Универзитет „Св. Кирил и Методиј“

Филолошки факултет „Блаже Конески“
Скопје, Р. Македонија

Заедница на Македонците во Албанија
Тирана

# МАЛА ПРЕСПА

Филолошки факултет „Блаже Конески"
Заедница на Македонците во Албанија, Тирана

За издавачот:
Д-р Максим Каранфиловски, декан
Ефтим Митревски

Јазична редакција:
Д-р Славица Велева

Техничко уредување,
графичко и ликовно обликување:
Арт Принт Плус

Печати:
Арт Принт Плус - Скопје

Тираж:
1000 примероци

CIP - Каталогизација во публикација
Национална и универзитетска библиотека „Св. Климент Охридски",
Скопје

908(497.773)

ДУМА, Гуре
Мала Преспа / Гуре Дума. - Скопје : Филолошки факултет „Блаже Конески", 2007. - 140 стр : илустр. ; 24 см

ISBN 978-9989-724-44-2

а) Мала преспа
COBISS.MK-ID 68462346

**Оваа книга им ја посветувам на моите родители, мајка ми Мануша, татко ми Пандо и на сопругата Зорка. И на сите покојници на Мала Преспа, за солзите, за страдањата и борбите за егзистенција.**

*Од авторот*

# 1

## ПРЕДГОВОР

Се одлучив да напишам нешто за Мала Преспа, за дамнешното минато, за животот, за маките и борбите за егзистенција на овој несреќен народ. Со големата историска неправда што ја изврши Европа врз македонскиот народ, со распарчувањето на Македонија меѓу соседните држави, уште повеќе се зголемија маките на овој народ. Најголемата несреќа за жителите од Мала Преспа е таа што овој реон се наоѓа на место каде што се судираат границите на трите соседни држави: Србија, Грција и Албанија. И така, Мала Преспа припаѓала де под една соседна држава, де под друга, а населението било принудено да го учи јазикот де на една држава де на друга.

Оваа книга опфаќа сосема малку од вкупните настани што се имаат случено на овие простори во текот на историјата. Оваа книга не требало да се напише од мене, туку од човек што бил пообразован и со пошироко знаење што поопширно ќе успеел да напише за овој напатен народ.

За дамнешното минато на Мала Преспа се знае многу малку, затоа што во Мала Преспа никогаш немало школувани луѓе и нема никакви записи од постарите времиња.

Друга несреќа за Мала Преспа е тоа што големиот писател од село Глобочани, Стерјо Спасе не дочека да проживее до денешните денови. Тој во овие демократски времиња ќе можел слободно да пишува за својот народ.

Стерјо Спасе многу пишуваше за Мала Преспа во своите дела, но тој не можел да ја раскаже вистината. Многупати бил принуден да го пишува белото за црно или црното за бело, само за да му ја исполни волјата на комунистичкиот систем.

Им се извинувам на читателите за употребата на многу нелитературни зборови, но тие се зборови што и денеска се говорат во Мала Преспа. Исто така, може да има мисли и настани

што не се поврзани според распоредот што се бара. Може да има и ортографски грешки, бидејќи немам доволно образование поради ненародните режими што ги имам преживеано и поради тешките економски услови што не ми дадоа можност да се образувам.

На мојата генерација ѝ паднало касмет да биде затворена повеќе од 50 години под комунистички систем, и не ни се дозволи да имаме контакти со нашите браќа и сестри од мајката земја.

За изготвување на оваа книга сум базиран врз расказите на стари луѓе од сите села на Мала Преспа и посебно од раскажувањата на татко ми Пандо, кој долго време беше на курбет (печалба) и совлада неколку јазици, меѓу кои грчки, турски, француски и албански. Тој бил спремен да одговори на секое поставено прашање.

*ГУРЕ ПАНДО ДУМА*

2

## ГЕОГРАФСКА ПОЛОЖБА

Мала Преспа се граничи: на север со Пречната Планина, на исток со Преспанското Езеро, на југ со Иван Планина и на запад со Сува Гора и Галичица. Мала Преспа е сместена во атарот, на висина меѓу 853 м (надморската височина на Преспанското Езеро) и 2288 м, кота што се наоѓа на врвовите на Сува Гора. Релјефот на реонот е планински и има многу малку обработлива земја. Планината е зашумена со разни дрвја како бука, даб, смрека, фоја, јавор, јасен, кленовица, габрица и друго. Доминира буката и дабот.

По површинско поле се наоѓаат Тумичко Поле и Пувченско Поле, а другите села имаат сосема малку обработлива земја. Селото Шулин нема поле, само неколку мали нивчиња низ планината.

Во Мала Преспа се сее: пчејнца (пченица), мисер (пченка), 'рж, јачмен, уров, грав, компир и др. Повеќе успева пченицата, а другите производи се застапени во многу мала количина, бидејќи нема систем за наводнување и се чека на климатските услови.

Во Мала Преспа се сместени 9 села: Туминец, Горна Горица, Долна Горица, Глобочан, Шулин, Пустец, Леска, Зрноско и Церје. Најголемо село е Пустец со околу 260 семејства и Туминец со 200 семејства. Потоа, Горна Горица со 150 семејства, а во цела Мала Преспа има околу 800 семејства со над 5000 жители.

Жителите од Мала Преспа уште од стари времиња се имаат занимавано со земјоделие, сточарство, горење ќумур, мајсторлак итн. Курбетот (печалбарството) започнал доцна, околу 1880 година.

Затоа што целата површина на работната земја била во сопственост на беговите, жителите немале волја да ја обработуваат земјата квалитетно. Добри земјоделци имало во селата

Пустец и Горна Горица. Земјата била обработувана со примитивни алати и тоа само со рало кое го влечеле два вола (ѕевгар) прегнати во јарем. Семето се сеело рачно по орање на нивата, потоа се покривало со влечка, која се викала брана. Пченицата се жнеела со срп, а вршењето се правело со коњи. По жнеењето на пченицата, таа се врзувала во снопја, кои се носеле на гумно со кола со две тркала, влечени од два вола. Раното, во зори, снопјето ќе го распослале на гумно, потоа ќе се донесле два-три коња и со долга ортома ќе се врзеле на стожерот (дрво што се става на среде гумно). Еден член од семејството ќе ги гонеше коњите вртејќи околу вравот дури да испадне зрното од класот, неколкупати вравот ќе се прејатеше (превртуваше) со вили, сè додека испаднеше житото од сламата. Откога ќе се отстранеше сламата, вравот со груеш (дрвена лопата) ќе се изпрејатеше. Потоа повторно ќе се ставеа коњите да повртат неколкупати околу стожерот и потоа вравот ќе се соберше во два купа и ќе се вееше. Двајца мажи со дрвени лопати, ќе го фрлаа вравот нагоре на ветерот за да се оддели житото од плевата, а жените со вреќа на главите, направени како капи ќе уметвеа околу куповите. От кога ќе се одвоеше житото од плевата пак ќе се поминеше низ дрмани или речини, па потоа ќе се мереше со шиник и ќе се однесеше дома и се ставаше во амбари.

Мерки за житото биле: килото, шиникот, половницата, и кутелот. Едно кило имаше 50 кг, еден шиник - 25 кг, една половица - 12 кг и еден кутел- 6 кг.

Мала Преспа, како реон, е многу малку истражуван археолошки и во врска со тоа има само неколку оскудни податоци. Според искажувањето на неколку историчари, овој реон е населен во бронзената ера. Во 1930 година, Ефтин Зизов од село Глобочани, копајќи една дупка открил два човечки костури и до нив неколку бронзени предмети како чаша, ѓердан, обетки и др. Исто така, и во 1965 година, Петре Малев од село Глобочани, копајќи дупка за вар во гумното на Шумкаровци, открил гробница со костур на невеста, со ѓердан на гуша, белегзија на раката и со обетки.

Карактеристично е тоа што сите села во Мала Преспа се преселувани од едно место на друго и никој не знае за причините на преселувањата. Село Туминец. Еден километар на исток од

селото се наоѓа месноста која се вика Старо Село. Тука и денес се гледаат истурени ѕидови и грамади од стари куќи. На горната страна од овие рушевини има голема грамада, која и денес се вика црквата, а населението сè уште пали свеќи на ова место. Никој не знае кога и зошто е станато преселувањето. Понатаму од старото село се наоѓа месноста што се вика Писан Камен. Тука има плоча со старогрчко писмо кое го носи датумот +9„9.8 со, што значи 9 септември осумстота година.

Написот изгледа вака:

ΕGΩΛUΩ̄

ΠΙCΑΝΙ

ΖΟΓΡ́CΦΟϽ

Понатаму од пишаната плоча се наоѓа манастирот Св. Марена. Малку понатаму се наоѓа големата пештера во која се изградени три цркви една над друга во неговата внатрешност. Во едната од нив постоеше датум на изградба 785. Но во 1967 година, кога комунистичкиот режим ги разруши црквите, некој добар комунист ја искршил плочата и го избришал датумот.

Село Долна Горица. На времето постоела само една Горица и таа била сместена некаде блиску до епирскиот пат. Селаните, да се зачуваат од нападите, ги откорнале големите дабови на малата гора, каде што е сместено денес селото и го формирале селото Долна Горица. А другите селани го формирале селото Горна Горица.

Село Глобочани не било на местото каде што е денес, туку било под старата црква. Тоа го покажува и самата местоположба на црквата што по обичај се градела секогаш над самото село. Нема остатоци од старото село бидејќи во тоа време куќите биле градени со плетенци од фојови прачки дрво.

Како мало дете стигнав да видам куќа од прачки, сопственост на семејството Чабилој. Но и таа куќа изгоре заедно со сите други кога селото беше запалено од италијанските фашисти. Се мисли дека селото Глобочани е преселувано поради издигнување на нивото на езерото, бидејќи е сместено до езерото.



Село Шулин. Со сигурност се знае и се гледа дека старото село било на месноста што денес се вика Шулинска Ледина. На ова место и денес се гледаат урнатините од старото село. Исто така, црквата и гробовите се дополнителен сведок за местоположбата на старото село.

И ова село е преселено затоа што било покрај епирскиот пат и било напаѓано од варвари, кои им нанесувале големи зла на жителите. Затоа населението од ова село се преселило на местото каде што е сместено денес, за да се закријат од арамиите. Ова место било зашумено со големи дрвја и од патот ништо не се гледало. Така овие жители нашле спас од арамиите.

Село Пустец, некогаш било на месноста која денес се вика Старо Село. Тоа е 2 км оддалечено од селото на северозападна страна.

За Пустец се кажува дека во стари времиња било нападнато од варвари кои го испустошиле селото палејќи ги куќите и убивајќи ги жителите. Местото остана пусто, по што го добило и името Пустец. По некое време некои од преживеаните жители се вратиле во селото и почнале нов живот. Исто така, на местото каде што денес се наоѓа селото Пустец, се доселиле и селани од село Шулин. Не се знае како се викало селото пред да се опустоши. Од старото село останала само црквата. Сите семејства во село Пустец што го слават празникот Свети Никола и Ѓурѓовден, се селани од село Шулин преселени во тоа време.

Село Леска. И ова село било преселено од старото место, а местоположбата на селото била таму каде што денес се наоѓа црквата. Причината за преселувањето е иста како на другите села, бидејќи било блиску до епирскиот пат.

Село Зрноско. Исто и ова село е преселено од старото место. Во старо време, селото било во месноста што се вика Ралник. Тоа го потврдува црквата што е на ова место и остатоците од стара воденица. Во ова село, околу 1018 година, живеел храбриот Самоилов војсководец - Ивец, и по негово име планината што е блиску до селото го добила неговото име Иван Планина. Причината за преселувањето на селото и ден-денес не се знае. Се претпоставува дека селото е преместено поради покачување на нивото на езерото.

3

## ПРЕСПАНСКО ЕЗЕРО

За Преспанското Езеро постојат многу митови, прекажувања за начинот на неговото создавање. Меѓутоа, езерото според прекажувањата и испитувањата е формирано на овој начин: на местото каде што постои езерото имало река која извирала од Малото Езеро, поминувала низ Голема Преспа, блиску островот Голем Град и се вливала во понорот на месноста Завер што се наоѓа меѓу селото Глобочани и Долна Горица. Оттука преку природни подземни канали претекувала во Свети Наум и во Тушемишта и се вливала во Охридско Езеро. Некогаш од силен земјотрес, на месноста Завер паднала голема маса камења и земја и го затнала понорот од каналот во поголемиот дел, феномен што се гледа и денес со голо око. И така, низ годините водата се собирала и се створило езерото. Со време водата повторно си го нашла својот пат и повторно се влива во Охридско Езеро. За време на Првата светска војна, Французите кои биле на овие простори, за да се уверат во овој феномен направиле проба фрлајќи некаков вид црвена боја во понорот кај Завер. И по некое време црвената боја се појавила во Свети Наум и во Тушемишта.

За постоењето на река, пред да се создаде езерото, постои и една легенда (мит). Некој сточар од Горица зел момок од село Тушемишта за да му ја гледа и пасе стоката. Еден ден, како што ги напојувал овците, на момокот му паднало кавалчето во реката и тој не успеал да го фати. Така кавалчето под подземните канали на реката стигнало до воденицата на татка му, која била изградена од другата страна на планината, на самата река, во селото Тушемишта. Таткото го познал кавалчето на неговиот син и си го зел. Кога си отишол синот дома за да одмори, татко му му го дал кавалчето. Зачудени од оваа појава, двајцата си направиле план, син му да му пушта по реката овци, а таткото да ги чека во

јазот на воденицата од другата страна на планината. Така, кога се вратил синот на работа, ја зел најубавата овца, ја заклал, ја одрал, ја завиткал во кожата и ја фрлил во реката. Овцата по некое време стигнала кај таткото. Оваа работа ја повториле неколкупати. Кога видел стопанот на овците дека добитокот му се намалува, се посомневал во момокот, па отишол да го следи. Да види што да види, го гледа момокот како му го коле добитокот. Излегол од скривалиштето, го зел и го заклал момокот, го завиткал во овчата кожа и го фрлил во реката. Таткото чекајќи од другата страна, наместо овца, си го дочекал сина си заклан и завиткан во овча кожа.

Во 1905 година, неколку бегови од градот Корча и од Мала Преспа решиле да го исцрпат езерото. Се договориле со власта, тие да бидат сопственици на местото што ќе се ослободи од водата. Секаде околу езерото ставиле синори, делејќи го езерото и почнале со работа. Со примитивни алатки почнале да го чистат понорот кај месноста Завер и земјата со камењето ги фрлале од страната на село Глобочани, а тука се направила голема маса од камења и од земја и местото го добило името Гумно. Оваа работа продолжила до 1912 година. Понорот се отворил доста и водата почнала повеќе да тече. Кога почнала Првата светска војна, таа работа престанала. Откога се исчистило местото, се створила некаква си река, а Павле Крало од село Горна Горица сакал да направи воденица, и така ставил едно големо тркало кое се вртело од силата на текот на водата, но без успех. Тоа тркало го стигнав и јас како дете, и често игравме со другарите на тоа место. Карактеристично е тоа што во овие години откако нивото на езерото драстично се намали, се открија некои работи што никој не знае за што се правени. Во село Глобочани, од месноста Зиморките до месноста Сугарец и Подносито се открија стотици мовчиња со далечина 4-5 метри едно од друго. Од месноста Подносито во правец кон село Туминец, се открија два пата. Никој не знае да објасни кога и зошто се правени овие мовчиња, но се претпоставува дека на ова место, во далечни години има логорувано некоја голема војска, бидејќи селото никогаш немало потреба за толкав голем број мовчиња бидејќи населението било малубројно.

На брегот од езерото се изградени неколку цркви. Меѓу најстарите цркви се двете цркви изградени една над друга во

месноста Глобоко, до село Туминец. Една се наоѓа на месноста Црнапеш во село Глобочани, таа се наоѓа на височина над 50 метри и пристапноста е само преку скалила. Во оваа црква, како и во другите, има многу стари фрески, за кои не се знае од кога се. Над самата црква, во правец на планината, се наоѓа месноста Калуѓерско Гумно. Во оваа црква седеле калуѓери и тие житото што го жниеле во нивите на месноста Ојница гоноселе на ова гумно и го вршеле, а потоа преку некакви платнени тунели го спуштале во амбарите што се во склоп на црквата и го ставале во дрвени буриња. Остатоци од амбарите и од бурињата можат да се најдат и ден-денес. Овој метод се користел бидејќи црквата била недостапна за коњите.

Мала црква се наоѓа  и во селото Пустец на месноста Накол. Се прекажува дека на ова место Турците нанижале на кол некојси селанец од  тоа село, па за спомен селаните му изградиле црквиче и местото го добило името Накол. Ист тип на црква се наоѓа и во селото Зрноско на месноста Шпиртница. И оваа црква е изградена во пештера.

Најстарата црква се наоѓа на островот Мал Град блиску до село Пустец, која се претспоставува дека датира од 900 година. За причината на градење на овие цркви малку се знае. Според некои, се претпоставува дека тие биле градени во времето на владеење на Отоманска Империја. Бидејќи верниците биле гонети од Турците, тие наоѓале спас во ваков тип цркви сместени во карпи и во пештери, далеку од очите на Турчинот. Според други претпоставки, тие биле градени од монаси кои биле избркани од црквата поради некој направен грев и тие наоѓале спас само во вакви недостапни места. Втората претпоставка е поверодостојна, бидејќи тие цркви датираат од пред да стапне Турчинот на овие простори.

Преспанското Езеро изобилува со големи убавини. Во него се наоѓаат четири острови, Голем Град што е во територијата на Р, Македонија и е блиску до месноста каде што се дели границата на три држави, Р, Албанија, Р, Македонија и Грција. Мал Град што припаѓа на територијата на Р, Албанија и се наоѓа блиску до село Пустец. Островот Ахил, кој се наоѓа во малото Преспанско Езеро и кој беше престолнина на Самоиловото Царство и островот Видринец.

Во Преспанското Езеро, во делот на реонот на Мала Преспа, постојат и многу полуострови како што се: Прежната Планина, Долна Горица, Набели и др. Исто така, постојат и многу заливи како Пувченски, Заверски, Глобочки и др.

Крајбрежјето на езерото е со многу долишта и со високи карпи.

Во карпите се сместени неколку пештери, а најголемата од нив се наоѓа блиску до село Глобочани, на околу 3 км источно од селото. На оваа пештера многу аматери-истражувачи се обиделе да ѝ го најдат крајот, но без успех.

Посебна појава за ова езеро е неговото замрзнување во зимскиот период. Првото замрзнување било околу 927 година. Исто така, замрзнало и во 1880 година. Последното замрзнување се случило во 1929 година, кое го памтам и јас.

За оваа појава се раскажува и една легенда. Езерото било замрзнато и над мразот имало заврнато снег. Некој турски пешак не познавајќи го теренот тргнал од село Глобочани преку езеро и стигнал во село Наколец. Низ муабетот во некоја селска меана рекол - јас сум шетал насекаде, ама вакво рамно поле и без никакво растение, и само едно мало гориче на средина, никаде не сум видел. Селаните го гледале вџашени и му кажале дека тоа не е поле туку е замрзнатото езеро. Патникот се вчудовидел и починал на место.

Во водите на Преспанско Езеро живеат околу 11 видови риби. Како повеќе познати се крапот, кленот, мренката, скобусто и белвицата. Исто така, езерото е богато со разноразни птици, а попознати се пеликанот (несит), дивата патка, норецот, чапјата, вранецот и др. Посебна убавина на езерото му дава неситот. Оваа птица по цел ден плови низ водите на Преспанско Езеро како параход, или на квечерина, по зајдисонце се групира во јато и откако ќе завртат неколкупати над езеро, земаат правец и прелетуваат кон малото Преспанско Езеро. Овде преноќуваат, и другиот ден кога ќе изгрее сонцето, повторно се групираат во јата и се враќаат во големото Преспанско Езеро. Карактеристично за неситот е и начинот на кој обезбедува храна. Тој има голем инстинкт и слетува каде што има поголема количина риба, никогаш не се нурка под вода како другите водни птици, туку живее на сметка на вранците. За нахранување тој се ближи на

места каде има вранци. Вранците, натерани од биолошкиот нагон се нуркаат во длабочина на езерото каде што има многу риба и ги бркаат рибите на површина, во правец на неситот. Тој со големиот клун, во вид на црпало, ги лови многу лесно и се нахранува. Преку зима прелетува во јата во топлите места.

4

## ИСТОРИСКИ ПОДАТОЦИ

Многупати на топло време со сонце, постарите луѓе се собираа по дворовите на куќите и раскажуваа историски настани и легенди преку целиот ден. За Александар Македонски, Цар Самоил, Марко Крале, Муса Кесеџија, Црна Арапија, Спријата (ламјата), која била со три глави и јадела по една девојка на ден, па се нашол некој многу јунак и ја убил, и така натаму. И ден-денес се чудам како тие стари луѓе без никакво образование знаеја за минатото и раскажуваа со часови без да престанат. Не знам кој им кажувал на тие луѓе, бидејќи денес со моето читање на многу истории се потврдуваат нивните кажувања од тоа време. За Александар Македонски тие мислеле дека бил Бог, и дека некогаш ќе воскреснел како Исус Христос и ќе дојдел да ја ослободи Македонија од Турците. Тие велеа: Грците сакаат да ни го земат Александра, но тој е наш и ние нема да им го даваме. Тој ги покори Грците, па потоа и Персијците.

Албанскиот историчар, Фан Ноли, за делата на Александар Македонски, меѓу другото, пишува: Александар, иако учел елински јазик од неговиот учител Аристотел, тој не го совладал добро тој јазик, па го користел елинскиот јазик во посебни прилики. На неговите војници секогаш им говорел на македонски јазик. Во неговата војска имал мал број Грци, а многубројни биле Илирите. Меѓутоа, пишува Фан Ноли, Александар не им се обраќал на илирските војници на илирски јазик, туку на македонски, бидејќи Илирите го совладувале македонскиот јазик, затоа што имале исто потекло (Фан Ноли дело бр. 2 стр. 138-139).

Како цела Преспа, така и населението од Мала Преспа никогаш не мирувало под јаремот на поробителите. Во време на Илинденското востание, цела машка снага била вооружена. Голем Град се користел како засолниште и таму се правеле воени вежби. Инструкторите биле од Солун и од Битола. Тука дошле и многу војводи, како војводата од Герман - Васил Главинов.

Востаниците го затвориле патот Битола-Корча три месеци. По некое време, за да се уверат, Турците испратиле еден Ром со биволи, божем за продавање во Корча. Ромот бил од Крани. Востаниците го заробиле и го убиле. Исто така, била нападната кулата на Бигла. Многупати на месноста Катејца била нападната поштата Битола-Корча-Битола. Се кажува од постарите дека еднаш поштата била нападната од некои ајдути и тие украле многу златници што ги закопале над селото Горна Горица во некое ритче, кое прво наутро ги прима зраците на сонцето, меѓу три големи буки. По неколку дена ајдуците биле фатени и осудени на доживотен затвор. Еден од нив, кој преживеал, по долгиот затвор се обидел да ги најде, каде што биле закопани, но не успеал, бидејќи во различно време сонцето изгрева на различни места. Така оваа историја и ден-денес ги тера дивите копачи да копаат над селото за да го најдат златото.

Во текот на Илинденското востание, во Мала Преспа дејствувала и четата на Трпо Василов од Горица, а во неа учествувал и Пандо Гориченецот. Оваа чета многупати ги напаѓала турските заптии. Војводата Трпо бил убиен од некојси противник од село Туминец, кој се прикажувал како Србин.

Во Мала Преспа имаше четири турски кули: една во месноста Саботина, друга блиску до село Глобочани, трета на месноста Бигла и четврта во селото Леска. Овие кули во случај на опасност комуницирале со пукање што се пренесувало од една на друга кула. Турските војници, кои чувале во овие кули му нанесувале големо зло на населението. Секој селанец кој ќе одел на пазар требало да даде пари или нешто од стоката што ја носел на пазар. Некогаш поминал во контрола некој турски генерал во кулите и кога видел големи количини од разни производи како месо, сирење, урда, маст, јајца и др., сето земано на селаните, рекол: *Ах йоарно е да бидеш чауш (десеӣар) на Биīла, оӣколку īенерал во Сӣамбол.*

Кога во 16-17 век, се прифатила исламската религија во Албанија, новите исламисти се стекнаале со многу права и вршеле големи зла врз останатото христијанско население од Мала Преспа. Тие нови Муслимани формирале арамиски чети и ги напаѓале мирните селани ограбувајќи ги, тие им земале домашни производи, стока, па дури девојки и млади невести. Со време,

главатарите на овие чети станале бегови признаени од Портата. Виделе не виделе, селаните ги примиле како владетели и работеле за сметка на овие бегови. Селаните сè што имале нивно им го препишале на беговите. Така, селаните не биле повеќе напаѓани, бидејќи стоката, нивите, биле беговски, а секој производ се делел на пола.

Селата од Мала Преспа неколкупати биле нападнати од Њази-бег. Овој новоформиран бег, родум од Кавала, Егејска Македонија, со албанска националност, завршил Воена академија во Париз. Назначен со чин мајор на гарнизонот во Ресен, го изградил сарајот во Ресен, кој постои и денес со ангарија (принудна работа). Дрвата и камењата се носеле од селаните од Пречна Планина. Овој бег им фрчел големи даноци на селаните, особено на православното население. Според песните што му се пееја во Мала Преспа, тој бил убиен од Петар Поп Арсов во 1908 година. А, пак, писателот Стерјо Спасе, во своите дела пишува дека Њази-бег бил убиен од некоја албанска чета како злосторник врз албанското население, што не е точно, бидејќи албанското население имало привилегии под власта на Њази-бег.
Еве и неколку песни што се пееја во Мала Преспа:

*Што ти се млеше Њазибег*
*кога бараше крстредар*
*по тие села рајачки*
*земаше пари рушвети*
*јадеше меса печени*
*во секое село педесет*
*во пуста Ела сто лири*
*само на Ристета стојдесет*
*да живее Арсов војвода*
*што дојде од Болгарија*
*тој ти го плати рушвето*
*кај студеното кладенче.*

Или

*Дали ти е жалба за твојата жена*
*Њазибег многу ми е жалба турчине никаде те нема*

*жалба ми е жалба нема шшо да сшора*
*кој ќе ја вјава шводја брза коња*
*Ѣазибеѓ многу ми е жалба шурчине никаде ше нема*
*нека ја вјава шој ајду Делко*
*зашшо е више јунак од мене*
*кој ќе ја носи швоја шешка йушка*
*Ѣазибеѓ многу ми е жалба шурчине ше нема*
*нека ја носиш шој ајду Делко зошшо е више јунак од мене*
*кој ќе ја носи швоја осшра сабја*
*Ѣазибеѓ многу ми е жалба шурчине никаде ше нема*
*жалба ми е жалба нема шшо да сшорам*
*нека ја носи шој ајду Делко зошшо е више јунак од мене.*

Кога започнала Балканската војна во 1912 г. и кога почнала да се повлекува турската армија, многу аскер, башибозук преминал низ селата на Мала Преспа. Тие ограбиле сè што се нашло пред нив и силувале многу жени, а некои од нив родиле и бебиња. Да се каже и еден хумористичен настан од ова време: Тасејца на Дилета била млада жена. Некој Турчин ѝ викал, *Ѓел бурда* (дојди тука). Таа му викат на Тасета, *Тасе урда ми бара.* Тасе што разбираше нешто турски ѝ вели, *Урда, урда ши бараш, шуку беѓај, закри се некаде.*

Турската војска по протерувањето од српската војска, се стационирала во селата на Мала Преспа. Српската војска ги стационирала топовите на месноста Клепеш, Пречна Планина. Тие пукале, но ѓулињата не стигале до таму каде што била турската војска, туку паѓале во вода. Тогаш Србите дале јуруш и ја избркале турската војска, па ја протерале до реката Девол. Тука српската војска се сретнала со грчката војска, која марширала кон градот Корча.

Српската војска била добронаклонета спрема населението од Мала Преспа. Тоа се покажува и во следните случаи: некојси бег од Ѕвезда му се пожалил на командирот на српската војска дека некои селани му ја сечеле планината. *Добро*, му рекол тој, *да йојдиме на лице месшо и да видиме каде е сечена йланинаша.* Командирот, бегот и селаните отишле на местото. Бегот се кокорел како петел, а селаните биле преплашени до смрт мислејќи дека командирот ќе ги убие. *Кажи ми,* вели командирот, *каде е*

*твоето место. Па, ја, гледај*, му рекол бегот, *на лево, на десно напред, до каде ти гледаат очите, сѐ е мое.* Тогаш командирот ја фатил главата и извикал: *Како бре господине, толку широко место нема ни крал Петар. Од каде ти е тоа место, бегај оти сместа ќе те стрелам.* Бегот преплашен избегал, а командирот им рекол на селаните да сечат дрва колку што можат.

Друг случај.

Малик-бег купил нова фабрика за мелење жито од Солун. Ја изградил кај Клукот во село Долна Горица. По изградбата фатило војна и Србите стигнале до Мала Преспа. Селаните ги кренале чеканите и почнале да ја рушат фабриката. Во тој момент дошол некојси српски командир и ги прашал: *Што правите*, а селаните му одговориле: *Еве ја рушиме фабриката на бегот. А каде го мелите житото,* прашал командирот. *Во Ѕвезда*, му одговориле селаните. *Па тогаш зошто ја рушите фабриката бидејќи таа сега е ваша и тука можите да го мелите житото, а не да одите толку далеку.* Но беше доцна, фабриката веќе беше разрушена.

Кога стапнале Србите на овие простори, иако престојувале подолг период, тие не определиле граничен појас, ниту пак ставиле месна администрација. Една команда со војници била сместена во Долна Горица, а друга во селото Ѕвезда. На мостот од реката стоела стража, а друга патролирала од селото Ѕвезда до самиот мост на реката Девол. Движењето на населението било слободно во градот Корча и во другите градови. На мосот на реката имаше натпис на српски јазик кој гласеше *Србије завузе до ову реку Девол 1912 годину*, а на друга камена плоча имаше натпис *Бог чува Србије*. Овие натписи постоеја сѐ до 1940 година, кога Грците го минираа мостот за време на Грчко-италијанската војна.

Кога започнала Првата светска војна во 1915 г., Мала Преспа била прегазена од сите војски завојувачи. Кога се повлекла турската војска, во овие простори стапнала српската војска, по неа стапнала бугарската војска, а по неа и француската војска. По завршувањето на Првата светска војна во 1918 год. овие простори ги прегазила грчката војска.

Кога се повлекла бугарската армија од Солунскиот фронт, дел од неа поминала низ овие простори. Тие се стационирале во месноста Царев Пат, каде што и денес постојат остатоци од логорувањето. На ова место три-четири дена се водела војна, и биле убиени многу французи од бугарската војска. Кога се повлекла бугарската војска од овие простори, го ограбиле населението земајќи му стада со овци и кози, како на фамилијата Тушкарој, на Вангелој, на Калешкој, на Зизој и др. Овчарите со крлузите в раце и со кучињата по нив, си се вратиле со празни раце дома. Командирот на Бугарите, Тодор Пенов им дал по еден список на селаните за стоката што им се одзела и им ветил дека кога ќе се вратат повторно, ќе им ја плателе стоката многу скапо. Примероци од тие списоци се наоѓаат и денес во некои фамилии. По некое време, стопаните на оваа одземена стока, преку бугарскиот конзул во Тирана, ѝ побараа на бугарската држава да им се плати стоката. Од конзулот добија одговор дека не може да се плати сè што се одзело за време на војната. На семејствата им останаа само списоците по џеповите.

Кога се повлекла војската од Мала Преспа, се стационирала на месноста Саботина. Тука војната продолжила три години. Селата што беа во близина на фронтот се повлекле (во евакуација). Селото Лесковец се преселило во Глобочани, селото Стење се преселило во Коњско, селото Горна Горица се преселило во Туминец каде што повеќето селани биле сместени во манастирот Света Марена. Селото Долна Горица се преселило во Глобочани. Луѓето многу пострадале во ова време. Земјоделските работи се работеле повеќе ноќе, бидејќи дење биле напаѓани од Бугарската артилерија. Многупати биле бомбардирани од француските и од германските авиони, кои честопати летале над Мала Преспа.

Благодарение на француската армија, многу од населението се вработило на работни места што ги отвориле Французите. Цела работна снага работела на отворање и градење патови. Французите им плаќале со пари и им давале по еден леб на сите вработени. Патот Корча-Битола кој бил изграден од Турците, бил само со калдрма, а француските камиони се движеле со мака, па така, тие го послале со кршеница за полесно да се движат војните камиони.

Француската војска отворила и многу други нови патишта, како што е патот од главниот пат до селото Туминец, до селото Горна Горица, горниот пат на месноста Клукот, бидејќи главниот пат (џадето) било фатено од водата на езерото. Патот до Долна Горица, горниот пат (горнипат) до село Глобочани, патот од месноста Мочкало до село Шулин, од Мочкало до село Пустец - Зрнско, Зрнско - Церје и што продолжува низ грчката територија, низ селата Винени, Рби и натаму. Овој пат се мислело да се прави преку селото Нивици, низ месноста Осо, низ селото Зрноско и да слези низ Зрноското Поле. Овој пат се изградил до некаде низ месноста Осо. Меѓутоа, по малку време се премислиле бидејќи патот одеше карши бугарската артилерија, па затоа му го смениле правецот и го направиле зад месноста Калугерска Планина, низ село Церје, преку месноста Тодорица и надолу кајшто постои денешниот пат. И патот што слегува од главниот пат низ Леска и Пустец е правен во ова исто време.

Во француската армија учествувал и војводата Јован Бабунски, но тој оставил лоши впечатоци во Мала Преспа бидејќи ги малтреирал и ги тепал луѓето. Тој се кажувал како Србин и ги тепал до смрт сите што се кажувале како Македонци. Сепак, може да се каже дека времето кога овие простори биле под окупација на француската армија било најблескавото време за Мала Преспа.

Населението почнало послободно да живее, затоа што беговите што им седеа над главите ги снема. Луѓето работеле само за себе, па така се дигна стандардот на живеење. Работејќи во француската војска, жителите придобиле доста знаења за начинот на приготвување на храната, земајќи примери од француската храна. Така се подобрил квалитетот на храната во домаќинствата. Се придобило и во степенот на хигиената. Дотогаш луѓето ги чистеле алиштата само со пепел, а тогаш почнал да се употребува сапунот. Се исчистиле луѓето од многу паразити што ги носеле во своите тела. Се придобило во начинот на изработка на земјата, бидејќи од француската армија се обезбедиле алати кои дотогаш не биле познати за населението. Исто така, се добило и многу облека, сите мажи се облекле со француски алишта и чевли.

Со завршувањето на Првата светска војна и со големата историска неправда што ја изврши Европа врз територијата на

Македонија, со нејзиното распарчување и припојување на нови територии кон трите соседни држави, Мала Преспа припадна под грчката држава. Веднаш се отвориле училишта за да се учи грчкиот јазик во село Пустец, Глобочани и во Горна Горица. Грчката држава мобилизирала и многу млади луѓе за да служат во армијата. Многу од нив учествувале во Грчко-турската војна во Мала Азија во 1920-1922. Некој од нив ги загубиле животите во таа кланица, како Насто. Еве ја и песната што се пеела од покојниот Насто Малев и од другите преживеани од таа крвава војна:

*Плачи мила мајко плачи*
*и корни си коси*
*во реката Цангарија*
*моето тело гние*
*во Измир се колат јаганца*
*во Бруса овни*
*а кај реката Цангарија*
*се колат младите јунаци*

Во оваа војна, грчката армија претрпела тежок пораз. Кај реката Сангарија, турските татари извршиле масакр врз грчките војници. За да се спасат од таа кланица, војниците скокале во водите на реката Сангарија. Сите тие што не знаеле да пливаат, се удавиле. За оваа катастрофа, грчката влада погубила неколку членови на владата, а главниот одговорен за катастрофата, премиерот Софокло Венизелос, пребегал во Лондон.

Во 1921 г. се формирала револуционерна комитска чета, раководена од војводата Илија Дигала од село Вмбел, Костурско. Во неа учествувале и комитите Пано Стефникола од село Горица, Али Врча од Поградец, Стојан и Крсте од село Стење.

Оваа чета дејствувала во реонот на Мала Преспа и го чувала населението од нападите на разбојнички банди. Исто така, била во конфликт со грчката војска. Во месец октомври 1923 година, четата била нападната од грчка потера. Таа била сместена во куќата на Стојан и Наум Србинов од село Глобочани. Се водело војна цела ноќ, а кога виделе комитите дека им се намалува муницијата, тие решиле да заземат јуриш и да го расцепат

обрачот. Стојан се впуштил надолу во лев правец, во уличка меѓу куќата на Зизој и Шумкарој, но паднал убиен од Грците. Војводата Илија се впуштил десно и тргнал по улицата меѓу куќите на Симаној и на Рапо Велков. Во тој момент Илија фрлил бомба, но бомбата се начекала на ѕидот од куќата на Симаној и се вратила назад убивајќи го Илија. Пандо, Крсте и Алија, кои биле малку поназад се спасиле без никаква повреда.

Спасениот од оваа заседа, Пандо Горичанецот, кажуваше: *Ако Стојан не се оддележе од четата и ако Илија не фрлеше бомба, ние сите ќе бевме спасени. Друга наша вина е,* кажува Пандо*, што ние не ставивме стража на влез од селото.*

За овој настан и ден-денес има многу шпекулации, насочувајќи ја вината на луѓе од селото Глобочани и етикетирајќи ги како шпиони и предавници. Како што напоменав и погоре, Пандо Гориченецот бил комита од 1905 година, во четата на Трпо Василов. Оваа работа ја откриле Грците, и за одмазда, фамилијата му ја интернирале (преселиле) на остовот Крит во Грција. Командирот на логорот каде што ја сместиле фамилијата бил многу лош, со ѕверска душа. Тој многу ги мачел и не им давал доволно храна. Членовите на неговата фамилија биле: мајката Арса, Пандојца и децата Ѓорѓија, Бојче, Гице и девојчето Сотирка. *За наша среќа, сполајбога,* кажуваше Пандојца, *по некое време командирот го смениле, така куртуливме од тој пес. Новиот командир што дојде беше многу добар, и ни помагаше за да се нахраниме да се облечиме, можело да бил со македонско потекло,* кажуваше Пандојца.

Кога стапнале Грците на овие простори, одма означиле граничен појас и бил отворен премин во месноста Саботина, кој постои и ден-денес.

А преминувањето на луѓето од Мала Преспа во градот Ресен и во околните села не било дозволено, имало апсолутна забрана за влез. Преминувањето било на диво преку месноста Клепеш и Галичица. Грците изградиле и неколку караули, како во Саботина, Туминец, Глобочани, Пустец и др. Во Глобочани караулата се изградила над селото, на месноста што се вика Филакето (филаки по грчки, стража). И денес месноста се вика Филакето, иако нема остатоци од грчката караула. Грците не означиле граничен појас спрема албанските територии, надевајќи се на заземање на Ворйос Епирос (северен Епир), кој потпаднал

под Албанија. Единствено над селото Леска, кај нивата на Адема имало стража. Преминувањето било апсолутно забрането, се преминувало  само на диво, преку Сува Гора и Галичица, за во албанските градови како Билиште, Корча, Поградец и др. И Грците не основале месна администрација. Формата на владеење по селата била преку коџобашијата (кметот), кој по грчки се нарекува Просдрос.

Тефтерите (списоците) на населението на Мала Преспа постоеле во градот Кожани, а постојат и ден-денес.

Грците ставале доста шумари за да ја чуваат планината и дивечот од населението. Меѓу нив бил и Спиро од селото Цело, Леринско. Тој некоја вечер дошол во Горица. На насобраните луѓе, наместо да им рече *добро вечер*, им рекол *калисӣера*, по грчки. Некој од тие луѓе им го кажал случајот на комитите, дека Спиро не зборува по македонски туку по грчки. Така комитите решиле да го погубат. Го зеле од село Горица и го однесле во трлото на Калешкој во месноста Ојница, Глобочко. Сотир Калешков бил овчар. Кога отишол да им однесе храна на комитите, го здогледал Спира врзан во ќошот од касалата, покриен со гуна. Сотир ја оставил храната и си заминал. Оттука комитите го зеле Спира и го однесле на месноста Мочкалот, Шулинско. Тука го убиле без да остават трага, ставајќи му шише со ракија во раката. Кога го нашле Грците, свикале комисија од Лерин и по експертизата утврдиле дека Спиро умрел од претерано пиење. Арно ама, некојси селанин од Туминец што направил некоја грешка во Туминец, за да се спаси отишол во Лерин. Некоја вечер, седејќи во едно кафуле, меѓу другото, кажал дека Спира го убиле комитите. Кога слушнале така Грците, одма пратиле корофилаци (полицајци) и ги уапсиле сите кметови во Мала Преспа. Во село Туминец го уапсиле Јоаким Кацелинов, во Горица - Нечо Велјанов, во Глобочани -Пандо Тушкаров (татко ми), во Шулин - Јоше Клечкаров и Насто Зајакот, во Пустец го уапсија попот Димитрија, нему сакале да му ја обричат и брадата. Во Зрноско - Митре Аргиров, во Церје - Гоче Гочев и др. Овие луѓе ги притворија во затворот во Кожани и им извршиле големи тортури. Овие несреќници судот ги казнил со казна затвор  по три години. Со помош на Владиката од Солун, казната им се намали по осум месеци.

5

## МАЛА ПРЕСПА ПОД АЛБАНИЈА

Во 1924 година, Мала Преспа припадна под Албанија. Иако со Берлинскиот договор Мала Преспа припадна под Грција, во 1924 година Албанија и Грција склучија договор за размена на територии. Така Албанија ѝ отстапи на Грција некои села во јужна Албанија што биле населени со грчки граѓани, а Грција ги отстапи деветте села во Мала Преспа и едно село во Билиште, Врбник во корист на Албанија, иако сите жители на овие села биле Македонци.

По два или три дена откако се повлече грчката војска од Мала Преспа, во село Пустец стигна една компанија војници, граничари Албанци. Тие се распоредија на групи од по 4-5 војници. Една група го покри граничниот премин Саботина, другата се смести во село Глобочани, третата се смести во село Пустец и четврта го покри граничниот појас во село Церје. Компанијата војници-граничари немаа точна војничка униформа. Ако некој го имаше војничкото палто, немаше војнички панталони, а другиот обратно. Исто така, и пушките не ги имаа од иста марка. Некој носеше италијанска долга пушка, други грчка малихера, трети француска пушка, четврти турска. Сите пушки немаа ремен, тие беа со врвци од јаже или ортома. Во село Глобочани војниците се сместија на месноста Филакето, каде што биле сместени и грчките војници. На војниците, дрва за греење им носеа селаните, по заповед на коџобашијата, и тоа по редослед. А вода им носеше жена која ќе беше назначена од коџобашијата. Војниците немаа доволно ни храна, па се хранеа по бачилата и по трлата. Кога ќе сретнеа некој овчар по планината, ќе го натераа да им измолзе млеко и ќе го пиеја неварено. По кусо време почнаа да крадат јагниња и јариња. По градините на селаните крадеа пиперки, кромид, патлиџани, грозје мисир (пченка), грав и др. Никогаш не видовме да прават војнички вежби или гимнастика. Преку целиот ден ќе седеа спроти сонце и ќе

свиреа со бузука или лахута (албански народен инструмент, мало тамбурче со две жици), ќе пееја гегински песни и ќе виеја како волци. Сите беа аналфабети, никој не знаеше да пишува и да чита, само десетарот ако знаеше по некој збор да чита и пишува. Алиштата им беа сосема излитени и искинати, нозете боси во гумени опинци, правени од автомобилска гума.

Во 1936 година работев малку време во Саботина на царина. Го гледав командирот како ги брка војниците во касарната да не се доближуваат до патот, за да не ги гледаат странците како биле испарталени.

Во 1926 година, во село Пустец се отвори Комуна (Општина) како центар на сите девет села. По неколку време, центарот на општината се пресели во село Глобочани, како средина меѓу деветте села во Мала Преспа. Претседателите на Комуната отсекогаш биле Албанци по народност и никогаш немаше Македонец од самото место. Како прв претседател дојде Сотир Саро, по него Хасан Залошња, па Хусен Бралоку, Бајрам Кочи, Хаки Шеху, Али Пиргу и на крајот, револуционерот Тома Папа. Во време на претседателството на Тома Папа, почна Народноослободителна борба.

Во почетокот се отворија две албански училишта. Едно во Пустец со учителот Кирил Стефани и друго во Горица со учителот Панди Сина. Во ова учиште неколку години учеше и писателот Стерјо Спасе.

По малку време откако Мала Преспа ѝ припадна на Албанија, ете ги еден убав сончев ден, исто како во турско време, се појавија сите бегови што имаа чифлизи во Мала Преспа. Качени на коњи, вооружени и следени од нивните сејмени, тие се распоредија по сите села. Во село Горица, Малик Карлан Фрашери, во село Туминец, Скендо-бег, во село Глобочани, Сурја и Беџим-бег, во село Шулин, Селим-бег, во село Зрноско, Џемал-бег и др. Беговите побарале од селаните да им платат такса за 13 години station наназад, време што тие не биле тука додека била Првата светска војна. Само во Горица бегот им побара над 2000 турски златници. Исто се случувало и по другите села. Оттогаш селаните морале да му даваат на бегот половина од своите производи како пченица, мисер и др. Требало да платат неколку меџида (такса) за пасиштата каде што пасел добитокот, да платат по еден меџид



за секоја секира за тие што прават ќумур, да му носат во Корча неколку товари ќумур за греење на неговите. Од мака, се согласија да им платат такса на беговите, само село Горица ги одби сите барања на бегот и не му платиле ништо.

Со потпаѓање на Мала Преспа под Албанија, животот на населението стана неподнослив. Им се затворија сите патишта за размена со другите села и градови. Им се затворија патиштата за пазарите како Ресен, Битола, Охрид, Лерин, Воден и Солун. Цела таа размена и соработка беше уништена. Честопати постарите луѓе ќе се собереа сред село и ќе кажуваа за овие проблеми што премногу ги затегнуваа. Тие дискутираа само за проблемите што ќе се створеа во местото каде што живееја, па не знаеја да дискутираат за пошироки проблеми. Тие не знаеја дека сите поробители се исти. Тие некој поробител ќе го фалеа, а другиот ќе го пцуеја. Еве како се диксутираше меѓу нив. Некој ќе зборуваше: *А бре луѓе, да ви кажам по право турско беше, поарно беше, си одевме слободно каде си сакавме, имаше сè, болок, што да сакаше, си одевме во Битола на пазар, само за еден мецид ќе донесевме товар брашно. А пак сега во Корча со една лира не можеш да донесиш товар брашно. Си одевме слободно во Ресен, Охрид, Прилеп, Битола, а сега ни велат да сме оделе во Корча на пазар. Кде разбираме ние арнаутски и да праеме пазар со Арнаутите (Албанците). Велат дека во Сабότина на цадето има војници со пушки и не оставале да помине никаков човек ни онака ни вака. Такви војници имало и на цадето во Церје и тие не оставале да се помине. Зошто не затворија ко глувци во стапица? Што зло направивме ние? Еве има година и нешто како не сум оден кај ќерка ми Стојна во Лескоец, а пак и таа не е дојдена да ме види. Во турско бре злaтни луѓе и бегојте не беа толку диви како овие што се денес, зашто тогаш имаше комити и од нив се страшеа. Ќе му давевме на бегот нешто пошто зошто... А пак сега бегојте многу се здивени, ни влегоа дома и ни се вкрстија во кланиците и никој не можи да ги скорни и да ги избрка. Тро војничина што се вртат низ селата ништо не му прават зашто државата е заедно со бегојте*". По него ќе кажеше друг: *Јас мислам ако ние останевме под Србија поарно ќе бевме. Еве гледајте ги Станчани, Лесковчани, Консакри си јадат само чист (бел) леб и си имаат*

*леб за цела година, а пак ние не можиме да се најадиме со мисирен леб.* По него ќе кажеше трети: *Абре луѓе и под Грција не бевме толку лошо ко што сме денес. Вистина пазарот ни беше тро далеку ама во Лерин све имаше и многу евтино. Си носевме риби по селата Рби, Герман, Медо и си земавме многу убаво брашно.* А некој што имаше повеќе познавања, ќе продолжеше: *Абре луѓе што зборувате џабе, не ми фалејте ни Турција ни Грција ни Србија тие се сиромашни држави, за нас беше Френсија, таа е голема и богата држава. Таа даваше леб за сите. Фрнгот ни ги даваше бечвите, палтото, чевлите само за една кокошка. Како што знаевте сите се облековме и обувме со фрнска облека. Штубо си работевме сите на патот, ни даваа и пари и бел леб, како не дојди уште еднаш Фрнсија*".

6

## ВОЕНА СЛУЖБА

Во турската, српската и бугарската армија, младите од Мала Преспа не служеа војска. Но во грчката, албанската и италијанската армија младите од Мала Преспа служеа воен рок. Со стапнување на Грција во Мала Преспа во 1918 г., сите млади ги мобилизираа во својата армија и ги пратија во фронт, а некој од нив ги загубија и своите животи.

Исто така, и под Албанија, особено кога дојде на сила Ахмет Зогу, младите од Мала Преспа служеа воен рок во царската војска, во време кога Албанија беше окупирана од Италија. Оваа мобилизација се случи за време на Грчко-италијанската војна во 1940 - 1941 год. Италија мобилизираше војници низ цела Албанија, а исто така, и во Мала Преспа. Многу млади од овие простори учествуваа во оваа војна, како Киро и Пандо Калешков, Јане Дума и Андон Спасе од село Глобочани, Никола Агов, Петре Пришев и Кузман Мренкаров од село Пустец. Живко Кацелинов и Периклија Келепуров од село Туминец.

Овие луѓе многу пострадаа во текот на војната, бидејќи беше и зимно време. Еве и една од песните што се пееја во Мала Преспа во врска со овие настани.

*Бојо се започна мамо*
*во Иван Планина*
*тамо ми се бие мила мамо*
*Грци, Италијани*
*Грци, Италијани мамо*
*Немци, Англичани*
*Ела ела мила мамо*
*мене да ме видиш*
*мене да ме видиш мамо*
*во што седам јаска*

*калој до колена мамо*
*снеѓој до рамена*
*рани да ѓревrзиш мамо*
*крѓи да исѓериш*

Некој од овие млади дезертираа од фронтот, како Пандо Калешков од село Глобочани, Живко Кацелинов и Периклија Келепуров од Туминец. По некое време тие биле фатени од грчките корофилаци (џандари) и ги интернираа на островот Крит. Тука престојуваа сè додека Грција не беше окупирана од Германија, па потоа биле ослободени.

# 7

## СВЕТСКА КРИЗА

Во 1930-1938 г., светот се најде под голема криза. Се затворија сите патишта за во Соединетите Американски Држави, Австралија и Канада. Остана отворен патот само за во Јужна Америка, Аргентина. Гурбетчиите од Мала Преспа што отишле на овие места се најдоа во голема неволја, бидејќи работа немало, и така не вадеа ни пари за храна, па се хранеа по казаните, со храна од хуманитарна помош. Многу од нив бидејќи немаа пари за да го платат патот за да се вратат, останаа таму и таму починаа, како Никола и Наум Дума, Стојан Неделков, Наум Трпов од село Глобочани. Овие луѓе не заработија пари ни за навлото (патот) да го платат, па така нивните фамилии останаа должни према навладавателите. Бидејќи луѓето беа сиромаси, тие земаа пари на заем со голема камата од туѓарите или од сарафите (менувачници) и овој заем се викал навло. И кога ќе се врателе од печалба, заемот се враќал. Малопреспани секогаш земаа навло од Сотир Стратобрда и Никола Фундо од градот Корча. Колку повеќе ќе се задоцнеше враќањето на овие пари, толку повеќе растеше каматата, а имаше случаи кога каматата ќе дојдеше поголема од земената главнина. Кога ќе видеа навлодавците дека човекот не е во можност да го врати навлото, тие доаѓаа со џандари и му одземаа сè што има во негова сопственост. Така се случи со Крстина Калешков од село Глобочани. Туџарите му го одзедоа целото жито и така семејството остана без храна цела година. А на Трпо Ѓорѓовчето му ги одзеле сите ниви што ги имаше купено. За овие настани пишува и Стерјо Спасе во неговите книги, како неговата фамилија зела навло од Таневци од село Глобочани, па не можеле да им го вратат. Така Таневци ги малтретирале со години за да им го вратат навлото, одземајќи им ја стоката (книгата "Разговор со внукот" стр. 79). Овие пари никогаш не им се вратија на навлодавците. Во 1945 година, комунистичкиот систем

што дојде на власт ги уништи овие големи трговци и ги испозатвори по апсаните. Така заемите се избришале од тефтерите. Некои поимотни семејства ќе го платеа патот и ќе ги вратеа нивните деца. Така се случи со Марко Секулов, тој сам си отиде до Аргентина и си го донесе синот дома.

Во овој период владееше голема сиромаштија во Мала Преспа. Луѓето умираа од глад. Малку жито што ќе се произведеше ќе го одземеше бегот. Многу семејства гладуваа со недели. Во некои семејства, жените и децата преку цел ден ќе седеа завиени во ложници (козинени веленца). Семејството Чабилој, со кое се делевме со еден плет, никогаш не се најаде со леб. По цел ден децата ќе виеја како кучиња од глад. Кога ќе слушнеше мајка ми ќе земеше еден чурек (пешник) леб од ношвите, ќе одеше на плетот и ќе викаше: *Спиројце, Стојајнце, Ристојце, Јошејце,* и кога ќе излезеше некоја од нив, ќе му речеше: *Кутри вие што праете, живи сте или не, се дупнав од викање, на дајте му по некој кашеј на дечињата, ѓревота се, и штукам како плачат,* а тие ќе возвратеја: *У, Пандојце здрава да си и жива, да ми ти е жив Гуре и стопанот, сполајти што ни даде леб, ни се измилкаја дечињата, ни го откинаја срцето.* Чабилој имаа само машки, а едно женско што имале им почина од глад. Кога ќе му даделе леб, машките како посилни му го земале лебот на женското, така што таа секој ден гладна седела и потоа умре. Спиро Чабилов кој имаше 80 години беше човек што многу викаше и кажуваше: *Верврајте бре луѓе, умревме од глад, Кевердијата (Кеверијата по албански е владата) не ни дава да јајме леб.* Во тоа време починале и неколку стари луѓе од глад, како Јанко Велов, Рапо Велков идр.

# 8

## ЖИВОТОТ ВО СТАРО ВРЕМЕ

Како што напоменав и погоре, во старо време куќите се граделе од плетеници. Најпрвин ќе се најдело рамно место и ќе се исчистело, па потоа по страните ќе се закачеле в земја колој од смрека, бидејќи повеќе издржувале на влага и во зима. Па ќе се почнело со плетење со прачки од фоја. Плетот се градел до 2 метра висина од две страни, а двете други страни се граделе повисоки. Потоа се ставале фојови греди во форма на триаголник, а врвот каде што се заостручал плетот се викал кубето. На трите страни од куќата се оставале мали отвори кои служеле како прозорци за осветлување. Во ноќно време или зиме овие прозорци се затворале со лесинка, плетена од слаби фојови прачки. По завршувањето на плетот од двете повисоки страни се пуштало билото кое се потпирало на двете кубиња од куќата. Откога ќе се врзело билото на двете кубиња, се ределе поредници од билото до ѕидот правен од плет, каде што биле ставани гредите. Шајки немало, сите дрвја се врзувале со гужеви (сукани фојови прачки). По врзувањето на поредниците, над нив ќе се постелела лесата. Лесите биле плетеници од трска и од шавар. Потоа се покривале со трска или ’рженица. На долната страна од куќата, блиску до едното кубе се оставало отвор за да се врзе кошарот за оџакот. Кошарот за оџакот се правел во пирамидална форма, на долната страна бил поширок, а на горната стеснет. И кошарот се плетел од фојови прачки и се врзувал за кубето и за ѕидот (плетот). Кошарот бил толку широк што зафаќал половина од таванската површина. Куќите се правеле долги околу 15 метри и широки околу 5 метри. Потоа куќата се малтерисува. Малтерот бил од бела земја, мешан со лепешки и плева. Куќата се малтерисувала само од внатрешна страна. Потоа се малтерисувал и подот со истиот малтер. Кланикот се правел на чело од средината на куќата. Двете страни од кланикот се закачувале во чело од

средината на куќата. На двете страни од кланикот се закачувале во земја две порошки со многу чатали исправени како невести. Тие биле смрекови или фојови. На порошките се обесувале наводенатите чорапи, капи, појаси, силафот (широк појас кој се носеше само од мажите), ќемерот со пари, ќесата со алатите за палење на огнот како секал, огнило, кременот и др. Обесените алишта се држеа цела ноќ за наутрина да бидат готови.

Откога ќе се исушел подот, по пет или шест дена, се постилала рогозината. Таа била правена од шавор или 'рженица. На три страни од ѕидовите ќе се наределе снопови од трска, кои служеле за перници. Околу кланикот и огништето ќе се распостелеле небричени кожи од бели овци. Во новата куќа, прва требало да стапне онаа невеста што била најздрава и никогаш неразболена, и да го запали огнот. А домаќинот ќе ја дарувал невестата со сребрена пара. Откога ќе се запалел огнот, ќе влезел домаќинот и ќе седнел на чело од куќата, до кланикот, а невестата ќе му понудела шише со ракија и кафе, а тој ќе ја дарувал. Потоа ќе влегуваат сите со ред, почнувајќи од постариот брат, па до најмладиот. А домаќинот им го определувал местото за спиење на сите фамилии што живееле заедно, бидејќи фамилиите биле многу големи, па достигнувале и по 50 членови. Најголема фамилија била фамилијата на Ничојте, која во 1930 година броела до 40 членови. Местото од двете страни од куќата се викало к'тиште, а средината од куќата се викала средкуќа. На чело на десниот к'т, седела фамилијата на домаќинот, а по него фамилијата на постариот брат и така по ред и другите браќа. А на левиот к'т седеле синовите или внуците, со ред од постариот, па до најмладиот. Ако немало место за сите по к'тиштата, им се определувало место и во средкуќа особено на помладите членови. Кога ќе се влезело во новата куќа, секогаш се правело гозбија. Ќе се печеле меса, ќе се сучеле буреци (печива), ќе се носело мед и др. Таа вечер била највеселата во семејството. Сите се облекувале во најновите алишта, од мало до големо, како за Велигден. Наместо софри, на земја ќе се наределе ткаенини од козина, над ткаенините ќе се наставеле тепсии полни со разноразни јадења. Цела ноќ ќе се пеело и ќе се играло, ќе се свирело со гајди и шупелки. Таа вечер се сметала за највесела во нивните животи. Куќата се вардела цела ноќ, бидејќи им било страв да не дојде некој и да им



фрли магија во новата зграда. Магијата ќе била: врзана црна крпа како топка и внатре ќе имала црн јаглен, глава од змија, опалена пченица, црна земја и др. Осветлувањето на куќата се правело со пламенот од огнот. Низ цела ноќ помладата невеста го хранела огнот, за да не изгасне, фрлајќи суви гранки за да се одбива поголема светлина.

Со време, кога населението почнало да се движи во подалечни земји одејќи на гурбет (печалба) и по добиените искуства, тие го смениле начинот на живеење, па почнале да прават помодерни куќи од камен, поделени на соби. Некои го ставале настрана и добитокот што дотогаш бил под ист покрив со луѓето. Куќите почнале да се градат на два спрата, од кои едниот спрат бил на земја, а другиот бил послан со душеме. Ѕидовите се правеле од кал и камења, а покривот бил со 'рженица или со трска. Прозорците се оставале малку поголеми од куќите со плет, и се затворале со дрвени капаци. Во долниот спрат, кој се викал ќералот, се држела целата покуќнина, како ковчезите со носијата на свекрвата и на невестите. Тука биле бочките со вино, кацитe со благота, киселото собрано млеко за во зима, кацитe (дрвени буриња) со туршија, венците со кромид, со пиперки, тука бил гравот, таранатa, со еден збор целото заире на куќата. Ќералот служел и како соба за спиење на младоженците.

Патосот (подот) се правел на ваков начин: на гредите ќе се заковале широки и долги фојови цепеници, кои се мачкале со кал, лепешки и плева, како што ги мачкале плетениците на постарите куќи. Во повеќе куќи, во склоп на зградата, се правело и место за добитокот, кое се викало п'ндилото. Собата каде што спиеле луѓето со п'ндилото ги делело два плетови од фојови прачки, малтерисани со кал и лепешки. Меѓу нив било местото кое се викало салонот (ходник), кој имал на двете страни врати. Едната врата била поголема и служела за влез на добитокот, а другата помала служела за влез на луѓето. Во п'ндилото се чувал крупниот добиток како крави, коњи, магариња, телиња, волови и др. Околу страниците на п'ндилото имало јасли за да се храни добитокот.

Во внатрешната страна на влезот, каде што спиеле луѓето, било местото што се викало ношвите. Тука се месело и се држел лебот. Лебот се печел во фурна што ја имало секое семејство во селото. Ношвите биле направени со два спрата, во погорниот се

месело леб, а во подолниот се држеле прехранбени производи како губи, масло, ориз и други мирудии. Тука се држел и прескурникот, кој служел за печатење (шарење) на литургијата, кравајчињата и др. Тука седело и врчето (мало буре) за берење на млекото. Над ношвите висела полицата на која се редеа паниците и мисурите. Тука биле обесени и лојчарникот и соларникот. Сите лојци (лажиците) биле дрвени, направени од зелениково дрво и од овчарска рака. Зад ношвите стоел блудот (голем круг направен од дрво кој служел за сукање) и сукалото. Блиску до ношвите стоела таваша и борајката, и овие направени од дрво. Нешто понатаму биле наредени стомните, буклите наполнети со вода и покриени со бела риза. А во ќошот секогаш стоела м'тката со чурилото. На другата страна од влезот стоеле котлите. Секое семејство во селото имало по три бакарни котли. Голем, среден и мали котел, а до нив биле сместени тепсиите. Над тепсиите биле обесени ситата, лебарското и коприненото сито. Со лебарското се сеело брашно за леб, а со копринарското се сеело брашно за правење пецива, зелници, кравајчиња, погачи, литургија и сл.
На чело бил кланикот. На кланикот секогаш стоела черепната и сачот. Черепната била направена од глина и служела за печење погача, зелници, кравајчиња и сл. Крај оганот биле машата, каците (мало лопатче за вадење жар) и чегалецот. Дење во огнот се ставало големо дрво, чкор од даб, навален на кланикот. Домаќинот редовно ќе го чепкал со чегалецот за да гори подобро. Крај огнот секогаш стоело ѓумчето, како мало детуле. Во оџакот бил свиснат синџирот, а на него стоело обесено средното котле наполнето со вода, за да има ратајцата секогаш топла вода. Кога требало поголема количина топла вода, се ставал големиот котел. Местото до кланокот секогаш го имал домаќинот, а до него, сместено во ѕидот, било мазгалчето (камарче). Во него се држело џезмето (гезвето), финџалите (шолјите), кафето, шеќерот, кутијата со тутун и пагурот со ракија. Домаќинот честопати го наткревал пагурот и звекал, пиел по некој голтеж ракија. А, пак, кога седел во дворот, го носел со себе во џебот.

Од надворешна страна, до ѕидот од п'ндилото, била стреата. Во неа биле амбарите за житото. Тука се држело и по малку дрва и суви гранки за потпалување на огнот. Тука бил сместен и разбојот за ткаење веленца, ложници, шајаци, гуни и др. Над разбојот биле наредени сите помошни алати што се потребни во

процесот на ткаење, како што се: брдо, брдила, кросна, ништи, кошничка, скрипци, свачка, мотало и др. Откога ќе се исперела, волната требало да се излачи. Влачењето се вршело со рачни гребени во влачарницата во градот Корча или во Лерин. Потоа волната се делела во кадели, а каделите се врзувале на фурката, со која се предело основа или јаток. Основата се предела на вретена, а потоа се навиткувала на клопчиња, која требало да се снова. Во дворот се ределе неколку мали котлиња, коблици, мисури, легени и др., а во нив се ставало по едно клопче од основата. Краиштата од клопчињата се нижеле низ отворите на издупена штица и се собирале на куп, па повторно ќе се навиткале на некои закопани колчиња, кои биле оддалечени по еден метар едно од друго. Откога ќе се сплетела, се добивало снотинка. Повторно се навивала на кросната и почнувало ткаењето. Јатокот исто се мавал на кадели, и откога ќе се намотал на моталците бил готов за работа.

И за ткаењето на платната се вршела иста процедура. Фитилената (памучна) основа и јаток се купувале од пазарот во Лерин или во Корча. Основата се ставала на вртелче и се виела во клопчиња, а потоа се сновала. За памучен јаток, требало две вртелчиња, од едното се земал јатокот, а на другото се навивал. Оваа работа не можело секој да ја прави, бидејќи била специфична работа. По завршувањето на ткаењето на веленце, ложник и др., тие се носеле на валајца. Ако ткаенината била за шајак, таа требало да се вапсува, по валањето. Вапсувањето се вршело со црнило. Црнилото се правело од асенови лушпи и троска, кои се земале од ковачите што го коваа железото. Троската и асеновите лушпи се вареле преку цел ден и се добивало црнило, а во него се ставала ткаенината која седела неколку дена. Потоа се ваѓала и се навиткувала на некој дирек од куќата во форма на тркало, додека да се исуши, по ова, ткаенината била готова за шиење шајачни алишта. А, пак, белото платно по ткаењето се ставало во лепешки, па потоа ќе се избелело. И ова платно се виело во колаци, кои се викале трамби. Сета носија на семејството, машка или женска, се правела од самите жители. Од платното се шиеле кошули, фустани, фанели, ташти и др., а од шајакот се шиеле шегуни, ресачки, ќусачина, џубина, палта, панталони, клашни, ќурди, талагани, елеци и др.

## 9

## ЖИВОТОТ ВО СЕМЕЈСТВАТА

За подобра егзистенција и подобро функционирање на работите во семејствата, требало да постои некаков ред и дисциплина. И за тоа требало да има еден водач што да ги прател работите и држел регул (ред) во семејството. Домаќинот или главатарот бил најпочитуваната личност во фамилијата. Неговиот збор бил закон за другите и никој не можел да му го одрече зборот. Без наредба на домаќинот не започнувала никаква работа. Тој требало да се грижи за подобро функционирање на семејството и бил одговорен за секаков проблем во животот на семејството, било позитивен, било негативен. Тој требало да им ги определи работите на членовите на семејството, на секој според способностите, кој требало да биде овчар, кој кираџија, кој рибар, кој орач, кој ќумурџија и др. Веднаш по станувањето, на утрина, домаќинот давал наредби и им ги определувал работите на сите членови од семејството. Тој определувал и кој ќе одел на слава, кој на свадба, кој каде ќе се женел и која каде ќе се мажела. Домаќинот преку целиот ден седел во кланикот и ништо не работел. Ратајцата била принудена неколкупати дневно да му вари кафе, а тој постојано ќе го поткревал паурот со ракија. Ратајца била невестата што се грижела за правење храна во семејството, носење храна на аргатите и за чистење на куќата. Местото ратајца го определувал домаќинот, ставајќи ги по ред невестите да служат ратајци. Во куќата секогаш седеле домаќинот, свекрвата и ратајцата, а другите биле по работа. Свекрвата се занимавала со гледање на малите деца. Свекрвата го носела и клучот од ќералот, каде што било цело заире на куќата. Ратајцата секогаш била под наредба на свекрвата. Свекрвата ќе станела сабајле и ќе ја снабдела ратајцата со сите продукти потребни за готвење, како месо, грав, масло, сирење, ориз и др., кои ќе ги извадела од ќералот, а потоа ќе го заклучела и клучот го врзувала на појас.

Потоа ќе се грижела за децата, ќе ги пазела да не паднат, да не се оддалечат од куќата, им давала вода од бардачето, им давала леб, велејќи им: *намиши баба ğркинче (лебче) да ми йайиш*, а лебот ќе бил со сирење, урда или  сув леб.

По Митровден и Арангел, било обичај да се колат крмацитe (прасињата), а се колело волови и друго за зимна пастрма. Месото се сечело на ремени, се посолувало и се обесувало на греди за да се суши. А пак черевата (цревата) се полнеле со дробено месо, сланина и праз - за кравајци. Кравајците се врзувале на долг стап во форма на полукруг и се обесувале до оџакот за да се исушат побрзо. Сланината се топела за да се добие сало, што се собирало во глинени врчина, а остатоците од топената сланина се викале џуберинки. Тие повеќе се јаделе од кираџиите и овчарите. Повеќе се употребувале за храна кога ќе се одело по долги патови. Џуберинките се носеле во сад од дрво со поклопец, кој се викал склопец, затворањето било херметичко за да не претекуваат.

## 10

## ЗЕМЈОДЕЛИЕ

Многу податоци тврдат дека во Мала Преспа било практикувано обработувањето на земјата од многу стари времиња. Во Шулин и во Глобочани има многу ниви во планините, иако нема никаков знак дека изгледаат како ниви и тие го носат името Козанива. По страниците има големи грамади камења што се собирани од некогашните ниви. Исто така, има и места во планините заградени со ѕидови и претворени во мали нивчиња, иако не личат на нива, бидејќи се зашумени со големи дабови. Тие се: Бојанатанива, Старанива, Белкојтенивје и др. Обработката на земјата се вршела само со рало. Ралото било составено од четири делови; гредлето кое било подзавиткано на задниот крај, плазот кој се влечел по земјата, ушите кои служеле за потширување на браздата и рачката за управување. На предната страна на плазот се ставал железен ралник. Порано немало железо, па се острел плазот и така се орало. Орањето се вршело со волови, кои се прегнувале во јарем од дренови жегли. Во Мала Преспа, никогаш не биле употребувани биволи за орање на земјата. Јаремот со ралото се врзувале со засукана гужва, фојова и дренова прачка. Таа се врзувала со јаремот преку дрвена опашка. Некои семејства во селото имале и влечни коли, кои се влечеле со волови. Тие биле комплетно дрвени, па дури и тркалата биле дрвени, а по некое време тркалата се обвиткувале со железен обрач. Таму каде што влегувало тркалото во оската се ставало катран за подмачкување, од надворешната страна се ставале железни пијавици за да не излегувале тркалата, а во двата отвори на главината од колцата (тркалата) се ставало пурија (железен прстен) за да не се гризе оската и повеќе да траела.

Транспортот на сите полски производи се вршел со коли, а тие што немале коли транспортот го вршеле со коњи, магариња, маски или на раменици. Транспортот на рамења го вршеле само

жените. Секогаш кога жената била во поле или во планина требало да се врати дома вовежана со јаже со суви гранки, снопје или др. Било срамота да дојде дома невовежана. Ако ја виделе другите жени ќе речеле: *Ене пулете ја си греј ко Ергенка, празна дома*. Уште пред свадбата, на невестата требало да ѝ се купи јажето и опинците. Каде и да одела жената, јажето требало да го има со себе. А, пак, за мажите било голем срам да се вовежат, им паѓал авторитетот како маж. Ако некој случајно, од немај каде ќе се вовежел, другите ќе му се потсмејуваа: *Земи ја, земи ја и бовчата на женати и опаши си ја*.

Како што напоменавме и погоре, вршењето се правело со коњи и со волови. Секоја куќа си имала плевна и гумно. Во постаро време житото се држело во корупки, кои биле правени од дебели дабови, а потоа се правеле амбари од штици. Многу мал број од населението произведувале жито за да стигне за цела година и повеќе фамилии гладувале.

Во постаро време, во Мала Преспа немало бегови, тие се појавиле откога Отоманската Империја го прегазила Балканот. Во Мала Преспа беговите се појавиле околу 16-17 век. Кога во Алба-нија се прифати исламската вера, во сите села на Мала Преспа се појавиле беговите, присвојувајќи ја насилно земјата од селаните. Во овој период луѓето многу гладувале и умирале од глад. Само во Горица и Пустец селаните го обезбедувале лебот за цела година. Околу 1905 година, селаните од Пустец го купиле чифлигот од бегот, голем дел купиле и од левченските ниви, оставајќи го селото Леска најсиромашно во Мала Преспа. На Леска останале некои стрништа, кои самите левчени ги отвориле со копање и со чистење на дрвјето. По купувањето на нивите, во село Пустец се подобри животот. Исто така, и селото Церје ја откупи земјата од бегот и стана едно од најбогатите села во Мала Преспа, бидејќи има поголема површина на земја, а е малку населено. Во 1932 година и село Глобочани откупи од бегот половина поле и половина од планината. Другите села, како Туминец, Шулин и Зрноско останаа секогаш беговски. Само селото Горица одби да му плаќа на бегот, па затоа тој ги истера од нивните огништа.

Ова време траело до 1945 година, кога низ цела Албанија се спроведе аграрната реформа, беговите ги снема и сета земја се врати на селаните. Во овој период се подобри животот во Мала

Преспа. Се градеа поубави куќи, за леб никој не страдаше, се произведувало жито и за продажба. Со тие пари луѓето купуваа облека и други предмети кои служеа за домаќинството. За жените се купуваа басмени фустани, фанели и др. Наместо гумените опинци се купуваше чевли. Се исфрлија тешките ложници и се заменија со јоргани, чаршафи, кебиња, веленца и др. Доста се разви и сточарството. Немаше куќа без крава, волови и ситен добиток како овци и кози. Сите пасишта беа слободни бидејќи го немаше бегот да седи над глава, па така се зголеми производството на млеко, месо, волна и друго, а селаните имаа и за продавање.

Горичката Планина беше многу богата со разновидни дрва, па затоа овде дојдоа претпријатија од Корча да сечат дрва за да се обезбеди греење за градот. Така се отворија и работни места за селаните на кои им се даваше плата за нивната работа. Исто така, беше слободно и за ловење риби, се ловеше за јадење и за продавање. Беше отстранета некогашната мирија 20% и дулија 2% што ја плаќале порано рибарите. Со еден збор, животот потполно се подобри , од куќите се исфрли покривот со 'рженица, па се наместија ќерамиди. Во семејствата влезе креветот, душекот, масата и столовите, се отстранија острите рогозини и собите се наместија со добри килими што ги ткаеле домаќинките. Големите семејства се разделија на неколку фамилии и се здомија во нови куќи. Се подобри и храната и начинот на хранење, бидејќи на пазарот во Корча имаше сè што ќе ти затреба. Во Корча имаше големи трговци како Кириако (Рако), Туртула, Реџеп Мердани, Никола Фундо и други, кои носеле разновидна стока од Италија, Америка, Германија, која била многу евтина. Но оваа радост, и овој подобрен стандард не траше долго. Во 1948 година, државата им стави големи даноци на трговците и сосема ги ограби. Тие што не беа во можност да го платат данокот се ставаа во затвор и таму умираа од нечовечки тортури што им ги вршела власта. На челниците (големи сточари, Власи) им се зеде целиот добиток без да им се плати. Само на поединецот Ндина Танка му се одзедоа над 800 грла овци. Исто така, им се одзеде добитокот на Ѓорѓи Згури, Фото Јано, Петро Згури и др. Некој од овие челеници во летно време ги носеа стадата овци на пасење во Мала Преспа, на пасиштата на Сува Гора и Галичица. Ограбената стока отиде во

корист на државта. За да го чува добитокот, државата назначи овчари кои не биле многу спремни и така по кратко време стадата се преполовија, бидејќи умреле голем дел овци и кози. Добрите овчари Власи пребегаа во Грција, некој се сместија по селата како Бобоштица, Дреново, Воскополе и др. Со уништувањето на челниците се доведе голема криза, на пазар немало млечни производи, немало месо, исто така, немало ни сол. По некое време, во 1950 година, се отворија државни продавници, кои функционираа по клерински систем. Таква продавница имаше и во село Пустец. Во овие продавници со пари ништо не се купуваше, туку требаше да однесеш сирење, маст, јајца, па да земеш сол или нешто друго, се правело размена на стока. Ако не се имало вакви производи, не се можело  да се купи ни кибрит. Повеќе се мачеле по далечните села како Туминец, Церје и други, во кои селаните за еден килограм сол требало да го загубат целиот ден, бидејќи немало никаков превоз и се одело пеш. Продавач во ваква продавница во село Пустец беше Ристо Трајков од село Леска, тој беше добар и сожалит човек, им даваше на сиромасите на вересија, но за оваа дарежливост плати многу скапо. Му дошла државната ревизија и му направиле попис, и така тој излегол со недостаток од пари, па за да не оди во затвор си го продал ѕевгарот волови и кравата, за да надомести во продавницата.

Во 1952 година се воведе еден вид даночен систем, со кој сите селани беа принудени да плаќаат  некаков данок во производи како месо, млеко, јајца, сирење и друго, иако немале кози и овци. Тие биле принудени да ги купуваат оие производи и да ѝ ги даваат на државата. Во овој период, некои семејства се назначиле како кулаци (непожелни за системот) и тие биле принудени да плаќаат двоен данок од овие производи што ги напоменав.

Во 1957-1958 год., во сите села на Мала Преспа се формираа земјоделските кооперативи (задруги). Во почетокот на основањето на овие задруги, имаше голем отпор од населението, некој од селаните добија клоци и шлаканици, а пак Наум Зрлето од Пустец падна во затвор. Доаѓаа инструктори од Комитетот на партијата и држеа конференции преку цела ноќ, дури и да заспиеја луѓето на нозе, за да го оправдаат основањето на задругите, зборувајќи за подобриот живот во задругите, како ќе се работело осум саати и ќе се имало сè и сешто, ќе се јадело со сребрени

лажици и др. Па така ги излажаа луѓето, и ги ставија во менгеме (стапица).

Во почетокот се избраше претседателот и членовите, кои ќе ги воделе работите во задругата. Како први претседатели во селата на Мала Преспа биле: во село Горна Горица - Ѓерман Грозданов, во Туминец - Ванко Вурмов, во Долна Горица - Гоче на Панда Горичанецот (комитот), во Глобочани - Гуре Дума, во Шулин - Киро Аргиров, во Пустец - Стефан Јонов, во Леска - Митре Казларов, во Зрноско - Ристо Андонов и во Церје - Кристо Богов.

Во село Церје, задругата беше формирана порано од другите села, а во село Долна Горица задругата се формираше во 1953 година. Но по формирањето, оваа задруга се растури бидејќи не се постапуваше по наредбите од врвот на државата, на пример, дека производите требало да се делат по работната снага, по луѓето што биле учесници во извршување на работите, а во оваа задруга производите се делеле по членовите на семејствата, што било противзаконско.

Во почетокот, овие задруги постигнаа мал успех, бидејќи луѓето имаа волја за работа, мислејќи дека работната земја е нивна. Сите производи се делеа според добиените надници во текот на годината, па така луѓето беа стимулирани да работат повеќе. На крајот од годината се делеа и пари. Задругата остави на секое семејство, во негова сопственост, по 3000 метри квадрати работна земја, по 20 грла ситна стока и по една крава.

Во 1964 година се донесе одлука малите задруги да се здружат и да се формира една поголема задруга, така што ќе имало помал број административци и поголем број работна сила. Така се здружија задругите на село Туминец, Долна Горица и Глобочани, кои формираа една задруга. Исто така и Пустец, Шулин, Зрноско и Церје се здружија во една задруга. Во цела Мала Преспа се формираа две задруги. Уште во првата година на работење на овие поголеми задруги се осетија некои слабости во организирањето на работите, така што се намали производството на земјоделските и на сточарските производи. Во село Глобочани, во 1964 година се земаше надница по 5 кг жито и 164 стари албански лекови, без да се смета грозје, млеко, грав и др. По формирањето на големите задруги во 1965 година, во село

Глобочани за една надница се земаа само 65 стари лекови и ништо друго. Истото се случуваше и во другата задруга во село Пустец. Во 1965 година се изградија и фурни за печење леб, така што луѓето не добиваа жито, лебот се купуваше по фурните. Не можеше да се земе леб колку сакаш, туку по определен дел за секој член од семејството (рацион), па така луѓето немаа леб за да се најадат. Исто така, на селаните им се одзеде и таа ситна стока што ја имаа и им оставија само по една крава на секое семејство. Од 3000 метри квадрати, колку што имаше секое семејство, се одзеде и се остави по 1000 метри квадрати работна земја во приватна сопственост, а другата отиде во сопственост на задругата. Секоја година идеше комисија за да провери во квадратурата на земјиштето во сите семејства, да нема некој зграпчено повеќе од пропишаното. Исто така, се формираа и мензи (готвилници) во секое село, за да се храни населението, па да не готви дома бидејќи ќе губеле време и не ќе можеле да работат во задругата. Но овие мензи не дадоа резултат, бидејќи храната требаше да се плати, а пари немаше во семејствата, така што тие се користеа само од администрaтивците во задругите, бидејќи земаа поголеми плати. Се носеше и млеко по секое село, но во многу мала количина, за едно село со 80 фамилии се носеше 20 л. млеко и тоа се делеше по познаници и пријатели, а сиромасите останувaа гладни.

Во 1970 година, се виде дека работите не одат како што треба, па се донесе друга одлука за да се припојат двете големи задруги во една уште поголема, белким работата ќе тргнела за напред. Оваа одлука беше катастрофална за населението во Мала Преспа. Не се знаеше кој работи, а кој не. Во оваа анархија што се створи, придобија дембелите, арамиите, лицемерите и други кои се врткаат низ селата и ништо не работеа. Работата не можеше да се контролира и така производството опадна сосема. Работеа само жените и некои од постарите луѓе, а мажите се криеја по ќошињата и немаа волја за работа. Сите мислеа како да избегаат од задругата и да се вработат во државни претпријатија, бидејќи таму имаше поголема плата. Се сметаше, дека тој што работи во државно, бил најсреќен. Сите бараа да се вработат како рибари, бидејќи рибарството беше под државна фирма и се обезбедуваше добра плата. Но да бидеш рибар требаше да си го имаш "владиката вујко".

Надежта за подобар живот се изгуби во луѓето. Немаа ни што да јадат. На работа, за јадење се земаше само кромид и леб, се работеа тешки работи како копање, жнеење рачно, со срп и др. Судбината на луѓето падна во рацете на бригадирот, тој ако сака ти пишува дневници, ако не ти пише, те остава без пари. Исто така, се разви арамилакот, луѓето од гладост за да опстанат почнаа да крадат од задругата. Преку цела ноќ луѓето крадеа по полињата како мисер, грав и др. Тие велеа *Што да одам на работа, ништо не земам, вака ќе украдам нешто ќе занесам дома.* Кога се виде дека работата не оди во оваа новоформирана голема задруга, се донесе одлука повторно да се раздели задругата како што беше порано, на два дела. Сепак и така ништо не се подобри, само умот ги лажеше. Оваа состојба траеше сѐ до 1990 година, па дојде до насилно растурање на задругите од самите селани. Се сруши сѐ што беше изградено во времето на задругите како магацини, амбари, штали, трла и др. Се украде добитокот, парите што се најдоа во касата на задругата, земјоделските производи како жито, грав, мисер и др., што беа по магацините, со еден збор сѐ се искраде и тоа не им се подели на луѓето што работеа со години во задругата. По некое време се делеше и земјата на задругата, по семејствата. Делбата се направи од самите селани, но на неправилен начин, бидејќи на чело на комисиите што се избраа се најдоа луѓето што биле бригадири во задругата, и ја искористија оваа последна можност да зграбат од тоа што останало од задругата. Земја им се даде само на тие луѓе што се затекнаа во задругата, но не им се даде на пензионерите, иако тие имаа работено со години во задругата, а исто така, не им се даде земја на членови од семејства кои биле на државни работни места. Таа делба на земјата постои и ден-денес низ селата на Мала Преспа. Земјата е делена по мали нивчиња на различни места без можност за механизација и систематизација на работната површина.

11

## РИБОЛОВ

Како друга гранка за преживување на населението во Мала Преспа бил и риболовот. Порано, на овие простори, рибите се ловеле со раце. Се ловело само во времето на нрот (мрестењето), кога рибите излегувале покрај брегот на езерото. Со време почнале да се употребуваат алати за ловење. Краповите се нршеле во трската или во трева израстена до брегот на езерото. Се ловеле со кошови плетени со фојови прачки, кои се викале потисоци. По некое време краповите почнале да се ловат со долјани. Овие биле леси направени со свиоци, направени од трска и прачки, а на средината било ставено немото, во форма на инка. Во него влегувале краповите, а не можеле да излезат бидејќи вратилото било тесно. Рибарот неколкупати во ноќта требало да ги проверува немата, и со црпалото требало да ги вади краповите што се фатени во немото. Рибарот пловел до немата со станка. Тоа било издлабено дрво од голема бука, долга 4 до 5 метри, со кое полесно се пробивале во трската. Клeновите се ловеле со ауз. Аузот се градел по закелките (тесни цепотки низ карпите). Тие се граделе како кобеч со камења, на горната страна се оставало мал отвор. Кога ќе навлезеле кленовите и ќе почнеле да се нршат, рибарот кој бил секогаш на местото, ќе го затворел отворот со крпа или со камен. Кленовите ќе останеле внатре, така што тој со раце ќе ги вадел и ќе ги собирал во торба. А пак мренките се нршеле (мрестеле) на места со песок (песочина). Од нршењето тие правеле бели места кои се викале тришта, оддалечени од 1 до 10 метри од брегот на езерото. Матката со мренките ќе дојдела во триштата и ќе се нршела, а рибарот, кој ќе бил спремен, ќе ја фрлел пезулата и ќе ги испофател сите мренки. На ваков начин можело да се улови 3 до 4 кг мренки. За ловење белвици било најдобро кога ќе имало големи бранови во езерото. Брановите ќе нафрлале на брегот од езерото голема количина белвици, а

луѓето наутрина ќе оделе и ќе ги собереле. Исто така, се правеле и дупки или браздици по крајот, кои се полнеле со белвици од подвалицата во текот на ноќта.

Со време почнало да се градат и неметје (ловишта). Се фрлало големи купови фојови или смрекови гранки во езерото, на далечина 4 до 5 метри од брегот. Гранките се подредувале во форма на круг, а над површината се оставале од 40 до 50 сантими. Наметјето се заградувале со леси, правени од трска и увит, високи до три метри. На горната страна се ставало немото, а околу лесата се фрлало песок за да се затнат сите отвори. Пред да се затемнело, рибарите ќе се качеле по наметјето и со долги стапови ќе почнеле удираат на сите страни. Рибите ќе избегале и ќе влезеле во немото. По 4-5 часа рибарите со црпалото ќе ги исцрпеле сите риби во немото. Намето стоело заградено 2-3 дена. Ова ловење повеќе се практикувало в зима. Секое семејство имало 2-3 наметје, тие се граделе од групи рибари што биле организирани по селата, и земале половина од уловот на риби. Во село Глобочани имало две групи, во едната биле Кузман Симанов, Крстин Вангелов и Михал Малев, а во другата група биле Павле и Спиро Донев и Јоше Ничов. Првото ловење на риби во наметја се практикувало во село Туминец. Бидејќи некогаш езерото било секнато, повлечено, и луѓето патувале покрај брегот, на едно место имало вода, па за да поминуваат луѓето направиле мовче од нафрлени гранки. Некој младинец, поточно Никола Колевски од породица Вурмој, одејќи со невестата на гости во Коњско, кога поминал преку мовчето со гранки, видел дека било преполно со риби, и така се увериле дека рибите зимно време се криеле под гранките и размислиле како да ги ловат, па дошло до правење наметје.

Ловењето риби селаните го вршеле на езерската територијата на нивното село и никој не смеел да лови во територијата на друго село, тоа бил непишан закон. Селото Долна Горица немало каде да лови риби, па се пожалиле до органите на државата за да им се определи место за ловење, и го добиле местото до островот Голем Град, кое било глобочка територија. Голем Град порано се викал Глобочки Град, па потоа Горички Град, а името Голем Град го добил по 1913 година, кога Македонија се распарчи во корист на три соседни држави. Островот Мал Град се викал Пувченски Град.

Ловењето риби се вршело организирано од селаните. Во секое село биле формирани таканаречени краишта, а рибарите се викале крајџи. Во групата крајџи учествувал по еден член од секое семејство во селото. Рибите се ловеле колективно и се делеле рамномерно по секој член на групата, со исклучок кога во групата ќе стапел нов член, кој немал пракса за ловење, па нему му се давало половина од делот на другите членови на групата. Крајџиите ловеле белвици, ретко кленови и мренки. Ловењето се вршело само со сакој, кој биле во форма на триаголник, оформен од три стапови и околу со мрежа. Ретко се ловело со пезула, бидејќи мајстори за употреба на пезулата биле само нивичени, па затоа се земал, кога ќе се ловело, мајстор за ловење со пезула од село Нивици. Тој носел и чун со себе, па земал два дела од ловот, еден за чунот и еден за пезулата. Секоја група крајџии имале по еден главатар, и еден секретар за да води сметка и да ги чува парите добиени од продажбата на рибите.

Крајџиите кинисувале на ловење пред зајдисонце. Вечерта јаделе во дворот од црквата. Вечерата секогаш била рибја чорба. Чорбата се варела по ред од секое семејство од селото. Домаќинот и домаќинката ќе го кренеле котелот со чорба на стап и ќе го однесле во црквата. Крајџиите ќе биле наседнати на два реда, едни спроти други. Домаќинката ќе ги наредела глинените мисури, а секој рибар си чувал лажица во џебот. Секогаш за јадење се носело и маштејнца (јогурт) или кисело млеко, заедно со рибјата чорба, па се јадело риби со кисело млеко, што денес не е препорачливо бидејќи се создавало некаква реакција во стомакот. Тие јаделе, па ништо не ги наоѓало.

По вечерата, главатарот му го определувал местото за ловење на секој член од групата. Цел крај бил определен на места и секое место имало свое име. Еве и неколку места со своите имиња почнувајќи од село Глобочани: Ќошето, Лизгајнца, Бучелица, Маторичарот, Косарник, Свинска Пешта, Плочата, Веловдел, Долчето, Дренче, Митајнца, Прватапешта, Јажињата, Голабрка, Габрите, Ракајнца, Сливата, Јагленар, Пчела, Црквата, Бочка, Мостец, Белите Заподје, Белата Стена, Петралија, Жена, Пупунците, Олниште, Натребуш и др. По определувањето на местото, главатарот со постарите ќе пловел со чунката, а помладите ќе оделе пеш покрај крајот на езерото до местата што му

биле определени. Цела ноќ се ловело со саковите, а рибите се собирале во загребите (дупки правени до крајот на езерото). Откако ќе удрело сонце, се одело по загребите и се собирал ловот во кошници и се ставал во чунката која откако ќе се натоварела, ќе тргнела за селото. Морам да напоменам дека чунките се правеле во село Долна Горица, а најдобар мајстор бил Ефтим Костов - кој правел чунки, станки, дрвени колца (тракала). На местото што било определено за приземнување на чунката ќе биле дојдени крајџиите со наредени кошови. Рибите ќе се измиеле во кошници и ќе се турале во кошовите. Цената им се определувала во зависност од количината. По полнењето на кошовите, главатарот ги вагал со кантарот сите кошови, одбивајќи 20% мирија и 2% дулија. Рибите ќе се продаделе на пазарот, а парите ќе му се даделе на секретарот да ги чува, кој бил назначен од крајџиите. Парите се делеле секоја недела во дворот на црквата. Крајџиите ќе постоеле до Петровден, потоа секој бил слободен да лови риби без некаква организираност, дење и ноќе. Ваквиот начин на ловење постоел до 1945 година, кога се формира рибарска кооперација под капа на државата. Кооперацијата им ги одзеде сите алати за ловење на населението, како мрежи, пезули, сакови, станки чунки, им ги присвоија наметјата (ловиштата). Во оваа кооперација можеше да учествува секој рибар ако има желба. Овие рибари дење работеа во земјоделието, а ноќе ловеа риби. Парите се делеа по членовите на кооперацијата, одбивајќи еден дел за самата кооперација. Во кооперацијата било закон, рибите што ќе си ги уловел требало да ги платиш, ако си сакал да ги земеш и не можело да земеш колку што сакаш. Во 1955 година, рибарската кооперација помина во државно претпријатие. Ова претпријатие беше смрт за жителите на Мала Преспа, бидејќи повеќето од рибарите беа избркани. Од 300 рибари што биле во Мала Преспа, останале само 25, кои биле во претпријатието. Се изгуби пресната риба од трпезата на луѓето, се изгубија капамите, кои севареа летно време од свежи крапови, а зимно од суви крапови, кленови, мренки и др., кои имаа посебен вкус, бидејќи се печеа во сачови. Риби можеа да јадат само тие семејства што имаа членови во рибарското претпријатие. Се даде наредба никој да не лови риби, само рибарите од претпријатието, никој да не шета по езерото, само рибрите, бидејќи тие биле снабдени со

дозвола од Министерството за внатрешни работи. Ако некој селанец се фатеше да лови риби, ќе се врзеше и ќе се однесеше во караулата, и ќе се малтетираше со ќотек за да не му текнело повеќе да лови, туку само да го гледа езерото. Една ваква прплица виде Драган Попов од село Туминец, кој го пикнале во вреќа и го тепале до бесвест.

Варките (чунките) на претпријатието дење се заклучуваа и се чуваа со стража, за да не оди некој од селаните да земе чунка и да пребега во соседните држави.

Не само што не можеше да се шета по езерото, туку и низ планините. Мала Преспа се определи како граничен појас. Никој не можеше да ја помине месноста Превтиз без дозвола од полицијата, бидејќи таму стоеше стража од вооружени војници, кои ги контролираа сите патници што ќе влезеа и ќе излезеа од Мала Преспа. Сите селани од Мала Преспа имаа лични карти со печат "Гранична зона", и ако некој го немаше овој печат не можеше да влезе или да излезе од оваа територија. Селата Туминец, Горна Горица и Церје, села кои беа до граница, беа заградени со боцкава жица која се нарекла клон, така што многу ниви останаа надвор од клонот, и така, за да се обработеа тие ниви требаше да се земе дозвола од командирот на војската. И во текот на работењето луѓето се чувале со вооружена стража, за да не пребега некој. Така луѓето се затворија во кафез.

## 12

## СТОЧАРСТВО

Природните услови во Мала Преспа даваат големи можности за развивање на сточарството. Планините се богати со шуми, пасишта и шумски животни, како мечка, волк, лисица, дива свиња, дива мачка, срна, зајак, јазовец, кунатка, верверица, смрделка, еж, црвена невестулка и др. Исто така, е богата и со многу птици како: орелот, бувот, дивиот петел и кокошка, сокол, врана, гавран, кукавица, гулаб, сојка, страчка, клукајдрвец, биљбиљ и др. Но, за жал, дивечот во последно време е намален како што е случај со мечката, срната, дивата свиња и др., затоа што не се обрнувало внимание од државата за нивно зачувување, и поради рапидното исечување на шумите. Во Мала Преспа има добри услови за одгледување на преспанската крава, овцата и особено на козата. Во постари времиња, Малопреспани се имале занимавано со оваа гранка на животот. Немало семејство што имало помалку од 100 грла, а некои имале и по 1000 грла стока. Најголеми сточари во Мала Преспа биле: во Горица - Костоларите и Велјановци, во Туминец - Милевци и Вурмовци, во Глобочани - Малевци, во Пустец - Коламовци и Вангеловци, во Шулин - Печовци, Ристовци и Гроздановци, во Леска - Трајковци, во Зрноско - Волкановци и Аргировци, во Церје - Гочевци. Семејствата, го преботувале млекото и ваделе благота, маст, сирење, урда и др. Поголемиот дел го продавале, а другиот го чувале за своја употреба. И волната се продавала, а само мал дел се преработувал од семејствата и се правеле лажици и облека.

За храна на добитокот, низ летото се собирало трева (сено), кое се ставало во капици и сеѓаци или во племните, се собирало слама, мисериште, трска и др. Штом ќе завршеле земјоделските работи, од Крстовден, шумата се ставала во лисници. Таа низ цела зима се носела по трлата од страна на жените, вовезани со јажиња. Трлото се градело на згодно место и се

сотоело од касалата, каде што престојувале овчарите и две до три слоништа за хранење на добитокот, посебно за овците од козите. Во поголемиот слон се наоѓале зимниците, каде што стадото лежело ноќе. На горната страна на големиот слон се наредувале неколку колипчиња за кучињата. Тие ноќе секогаш седеле врзани за да не оддалечат од трлото, па да ги изедат волците. Секогаш кога ќе почнувале да лаат, овчарот ќе излезел и ќе се развикал или ќе пукал, ако имал пушка бидејќи во близина ќе бил волкот. Стадата низ летото стоеле по ливадите, а назиме се затворале по трлата. Во трлата стоеле два до три овчари кои ги гледале и ги хранеле стадата. Овчарот бил опремен со следните работи: крлуго, тагарчико (кожена торба), букливчето за вода. Тагарчико, за овчарот бил како магацин, а во него ги носел: лебот, склопсите, ќесето со алатите за палење оган, гајда, кавал, шупелка или сурла, крпата со сол и пипер, кожата за млеко и маштеница, ќесето со тутун и др. Овчарот, зиме бил обуен со опинци со клинци. Вечерата и поручекот му се носеле на овчарот од дома, од некое девојче. Од Свети Никола, месец декември до Ѓурѓовден, месец мај, стоката се хранела со сено и со шума. Во месец февруари, овците и козите почнувале да се објагнуваат и да се окозуваат, па во ова време тебало да им се посветува поголемо внимание, така што овчарите земале девојчиња да ги пазат и да ги чуваат јагнињата и јарињата. Тие се викале чувадарки. Чувадарките биле само женски деца бидејќи машките биле зафатени со други работи како орање, пасење на коњите, ганење на воловите по браздите и др. Чувадарките ги имале следните задачи: да ја чистат касалата, да ги отребат треските од слоновите и да наредат шума по вилите за храна, да ги бркаат и плашат малите јагнињa и јарињa со котка (наполнато тенеке со ситни камчиња) за да не се гнетат и да не се смачкаат едно со друго, да внимаваат да не се развика овчарот, да не се има објагнето некоја овца или окозено коза, да оди да ја донесе во трлото, да ги дои тие овци или кози што не ги љубат малите, да го запалат огнот во касалата и др. Чувадарството, за девојчињата било највеселата работа во годината, тие само пееле и играле. Нивните игри биле: криеница, пупа, цила, шамивче и др., ќе изведувале свадби, крштеници, ќе правеле таканаречени капами во стари тепсии со камчиња и киселец, ќе изведувале одење на гости во поблизните трла,

копирајќи ги постарите во поздравувањето, една ќе речела *Како ти е стопано,* а другата ќе одговорела, *Здрава да ми си жива,* и така по ред за сето семејство. Исто така пееле и народни и хумористични песни. Еве неколку од нив:

*Билбил на гранка стоеше*
*убава песна пееше*
*и во песната велеше*
*стани ми стани девојче*
*да видиш чудо големо*
*дворови само сватови*
*само млади невести*
*и бели девојки*

или

*Каде се чуло видело*
*мома зандани да лежи*
*за татковите борцови*
*за стопедесет грошови*
*и за педесет мециди*
*лежала мома лежала*
*до три години в зандна.*

или

*Ај ти невесто калешо*
*што тешко леле одиш на вода*
*да не ти тежат леле стомните*
*да не ти тежит леле ѓерданот*
*или е болна е леле мајка ти.*
*Ах не ми тежат леле стомните*
*нитy ми тежи леле мајка ми*
*туку ми тежи леле мерако*
*мерако го имам леле на срце*
*во таа града леле Битола*
*во тие темни леле зандани*
*тамо ми лежи леле либето*
*од дватринајсет леле години.*

или

*Овчар свири леле над село*
*мома игра сред село*
*со шарени повратки*
*со црвени гајтани*
*овчар вели говори*
*и многу се попари*
*дојди моме повака*
*да те фатам за рака*
*ќе те носам втрлото*
*да ми смекни грлото*
*ќе затворам овците*
*овците сосе ѕвонците*
*дома ќе си одиме*
*двајца ќе се лубиме*
*нејќу лудо не ида*
*сама дома ќе идам*
*мама ми е самичка*
*и многу е болничка.*

или хумористични

*На плет пее петлиште*
*со згрозено гласиште*
*оро оро ориште*
*на бабино буниште*
*баба најде чешлиште*
*да си чешла косиште*
*оро оро ориште*
*на дедово буниште*
*дедо најде бричиште*
*да си бричи брадиште*
*па седна на столиште*
*да си јаде чорбиште*
*јаде јаде чорбиште*
*дур го фати сониште*
*оро оро ориште*

*во дедово о̄гнишӣе*
*најде дедо чибуче*
*да си ӣали ӣуӣунче.*

или

*Ерерица ӣеӣерица*
*до маӣаре до кошаре*
*чим чам чеӣалец*
*арма дурма*
*дилим дишим*
*Марӣин ѓуӣӣин*
*ӣенцере кочија*

или

*Дул дул ӣајда*
*каде да ӣе најда*
*ӣод самаӣа круша*
*каде бери душа*
*ӣод самаӣа круша*
*ӣоӣонаӣ до ӣуша.*

Чувадарките си раскажувале и многу прикаски како за Мара Пепелашка, Црна Арапина, за лисицата и штркот, за ламјата со три глави, за Муса Кесеџија и др. Напролет кога ќе пееја птиците, а особено кукавицата тие пеја:

*Кукавица кука*
*во зелена бука*
*мене ми се шӣука*
*дека есӣи ӣука*

Во време росливо кога ќе се појавеле полжавите, девојчињата ќе излезеле и ќе барале полжави по капињето и низ цел ден ќе мрмореле:

*Пушти марко рогови*
*жити твоите слогови*
*на зелена трвица*
*и на светла росица*

Овчарите биле момчиња од самото семејство или од селото, а можело да бидат и од поближните села. Животот на овчарите бил мачен, особено за младите момчиња. Касалата немала ни прозорец, па ни оџак, покривот бил со 'рженица, огништето било затворено со плех, кој се викал черен, за да се чува касалата да не изгори од пламен. Некој дел од касалата бил определен со плет и тоа место се викало царг, а во него се ставале болните овци или кози или слабите јагниња и јариња. Во касалата немало ништо друго освен гуната, тагарчико, букливчето со вода и едно смреково столче со три ноџиња. Овчарите спиеле на гола земја и покривка им била само гуната, а за перница се употребувало дрвено кондурче. Зиме им било потешко бидејќи кинселе на дождовите и кашлицата си ја носеле со себе како песна, затоа што секогаш биле наводенети. И храната им била слаба, особено зиме, бидејќи немало млеко и храната им се носела од дома. На овчарите, печиво им се носело само по празниците како Велигден, Василовден и Божик.

Понекогаш си правеле и гости по соседните трла, ќе се собереле во една касала и преку ноќ ќе играле и ќе пееле, ќе свиреле со гајди, кавали, шупелки и ќе раскажувале разни гатанки и анегдоти. Некои од песните што се пееле биле:

*Се зададе темен облак*
*од км исток и запад*
*запписале планињето*
*планињето полињата*
*и селото Покрвеник*
*и догледал караула*
*караула стражата*
*абер даде на четата*
*на четата Волкодери*
*бој ужасен се започна*
*мегу Турци и Комити*

*турци викаа алах алах*
*а Комити ура ура.*

или

*Нешто ќе те питам бабо*
*право да ми кажеш*
*без да ме излажеш*
*кој војвода беше бабо*
*сношти за вечера*
*дали Гоце Делчев беше*
*дали Дамјан Груев*
*на то што ме пита ага*
*право ќе ти кажа*
*без да те излажа*
*нито Гоце Делчев беше*
*нито Дамјан Груев*
*туку што ми беше ага*
*Јане Сандански*
*при нас вечера ага*
*и си замина*
*зад Галичпланина ага*
*низ Македонија*
*во раце бајрак носел ага*
*на бајрак пишеше*
*смрт или слобода ага*
*за Македонија.*

Или

*Ајде се навали се навали Шарпланина*
*ајде ми поплати ми поплати три овчара*
*ајде три овчари три овчари кара власи*
*ајде молба моли молба моли први овчар*
*ајде пушти мене пушти мене Шарпланино*
*ајде имам жена имам жена ќе ме жали*
*ќе ме жали ќе ме жали три месеци*
*ајде молба моли молба моли втори овчар*



*ајде пушти мене пушти мене Шарпланино*
*ајде имам сестра имам сестра ќе ме жали*
*ајде ќе ме жали ќе ме жали три години*
*ајде молба моли молба моли трети овчар*
*ајде пушти мене пушти мене Шарпланино*
*ајде имам мајка имам мајка ќе ме жали*
*ајде ќе ме жали ќе ме жали дури до века.*

или

*Митревица чеканката*
*стана рано во недела*
*да си чешла русо косе*
*русо косе клаподено*
*да си мие црвено лице*
*црвено лице ко трендафил*
*разкренала постелата*
*избришала пенџерите*
*пенџерите и вратите*
*изметила дворовите*
*дворовите улиците*
*замесила голем зелник*
*голем зелник со две губи*
*наточила рујно вино*
*рујно вино и ракија*
*облечила бела руба*
*бела руба копринена*
*многу си се подрадува*
*и сама си подпевува*
*ми се гледа низ чаршија*
*да го види Димитрија*
*ќе донесе многу пари*
*многу пари и дарови*
*ето дојде Димитрија*
*ниту пари ниту дарови*
*измаслосан парталосан*
*саклдисан батрдисан*
*со торбата на гушата*
*во торбата тутурката*

Работа на чувадарките била и потпасување на малите јариња и јагниња. За девојчињата не станувало збор за школување, тие требало да знаат само да си ги крпат своите и алиштата на сопругот откако ќе се мажеле. А машките требало да знаат само есап да прават и не им требало школување. И машките се праќале овчарчиња, за да не се зема момок.

На Ѓурѓовден стадата се носеле во бачилата. Бачила имале тие семејства што имале поголем број грла, како Малевци и Таневци во село Глобочани, или тие што имале помал број грла се здружувале и формирале бачила. Носењето на бравите во бачилата се викало зборување. Во зборувањето секој требало да го кажел точниот број на грлата што ги поседувал. Потоа требало да се определат овчарите, и бројот на грла по овчар што се правело според способноста на самите овчари, па постарите овчари земале повеќе грла од помладите. Ако некое семејство имало повеќе грла од бројот што му бил определен во зборувањето на својот овчар, тој бил принуден да му ги даде на другиот овчар што ќе има помалку грла од определениот број. За овие грла, семејството одговарало со пари според цената определена во текот на зборувањето. По зборувањето, сите семејства требало да пратат по еден член од семејството да појде таму каде што се градело бачилото. Првин се градела стргата, а од стргата се градело бачилото. Тука се оставале две до три вратила, а до секое вратило се ставало голем камен, кој служел како столица на молзничарот. Другиот ден ќе се донеселе каците и ќе се замешале бравите. По непишан закон во бачилото било: два овчара за да ги пасат молзниците, еден јалоњар, кој ги пасел јаловите кози, како свиските, и еден јариштар кој ги пасел јарињата. Јалоњарот секогаш бил далеку од бачилото, нему ќе му се дадело и неколку кози да ги молзе и да се храни со млекото низ цело лето. Најдоговорен во бачилото бил бачот, овчарите биле зависни од бачот. Тој им определувал на овчарите каде да ги пасат крдарите, каде да ги прележат, кога да ги донесат за молзење и др. Бачот водел сметка и за благотата што се добива и што се дава. Бачот бил аналфабет и сметките ги правел на рабуш (четвртаголна прачка), мала зарезница на рабушот била ока, половина линија била пола ока, цела линија била цела ока, крива линија била пет оки, две вкрстени линии (знакот за множење) бил десет оки итн. Бачот,

во време кога имало голема количина на млеко, држел и парабач (помошник). По десет дена, по еден член од семејствата што се здружени во бачилото, ќе дојдел на местото со котел и ќе ги измолзел неговите грла. Млекото посебно се вагало со кантар за секој поединец и оваа количина добиено млеко од неговите грла, била основа за пресметување и за делење на парите и благотата низ цело лето. Тој ден "гостите" ќе се нагостеле со попара (дробен леб, маст и сирење) или ошмара (брашно, маст и сирење). До Петровден благотата се продавала на пазар, а од Петровден се бачвала за сметка на секое семејство. Млекото се делело во кобли, во таа количина што била определена според мерата за секое семејство. Откога ќе се поределе сите семејства на кои им следело бачилото, на Крстовден бачилото се рушеше, и стадата се растуреле, па секој си ги земал своите грла и ги носел во трло за зимување.

Во бачилото биле потребни овие алати: три или четири кобли за молзење на стадата, неколку каци од кои: каца за потсирување на млекото, каца за собирење на сиратката, каца за матење, каца за собриње маст, каца за маштеницата, казан за варење урда, кутелот за хранење на овчарите и неколку таски, две чурила за биење на сирењето и за биење на мтката, одрот (долга даска до 2 метри и широка до 30 сантиметри за редење на сирењето, за да добиело добра форма.

Бачвањето (изработката на млекото) се правело на ваков начин: млекото што се молзело наутрина се делело на два дела, од кој едниот дел се потсирувал, а другиот дел бил за киселница. Сирењето секогаш се правело биено, уште потполно нефатено (фермантирано), бачот ќе го избиел сирењето со чурилото, па ќе го оцедел со цедило. Сирењето се редело на одарот. А сиратката поручек се мешала со киселицата. Сето млеко што се молзело навечер се потсирувало. А сиратката од ова млеко и мешаницата на киселицата се турале во големата каца. Оваа мешаница цела ноќ се ферментирала и на површина се добивала дебела маса која се викала врв. Наутро врвот се вадел од кацата и се турал во мтката и по биењето се добивало маст и маштеница. А, пак, другиот дел мешаницата, од долниот дел се варело урда. Маштеницата се делела според количината на млеко што имало секое семејство. Девојчињата секое утро иделе на бачилото и си го

земале својот дел од маштеницата. Бачот секогаш ги гостел со по една рака урда.

Благотата се носела за продавање на пазар во сабота, се одело по ред, по двајца од здружените семејства. Во петок се одело на бачило каде што се приготвувала благотата за на пазар. Маста се ставала во бричени кожи од овци, а сирењето се ставало во платнени вреќи. Урдата не се носела на пазар, туку се делела по семејствата. По продавањето на благотата, собраните пари се делеле во дворот на црквата, во ден недела.

Крупниот добиток како крави, волови, јунци, јунички се паселе колективно од платен гојдар (говедар) што бил од селото или од блиското село. Гведарот се пазарел на ден Митровден, за цела година. Говедари ќе биле еден, два или три, според бројот на грлата. Говедарот секогаш се плаќал со жито, шиник за глава говедо. Тој наутро ќе дојдел средсело и ќе викал: *Ооо пуштајте гојда*, без да се чуел гласот на говедарот, никој не пуштал говеда бидејќи ќе се распрселе. Навечер, пред да ги врати во село, ги собирал на некоја ледина и ги броел дали се сите, ги познавал по ред чие е и како е секое говедо, и кога ќе се уверел во бројката ќе тргнел право в село. Говедарот требало да внимава, да не му се отели некоја крава. Кога ќе се отелела некоја крва, тој преку цел ден викал за да се слушне и да се пренес до стопанот, за да си дојде и да си ја земе отелената крава. Ако случајно не најде никој за да му пренесе на стопанот, навечер со телето на рамо ќе одел кај стопанот и ќе викнел: *Дајте ми серик ви се отеле кравата, да ви е живо телето,* а домаќинката ќе му подарела некое јајце или нешто друго за серикот. Отелената крава се држела три дена дома, не се пуштала на пасење, а третиот ден домаќинката ќе врзела на опашката на кравата, пепелашка, крпиште, за да не ја чуделе, па да не го изгуби млекото и ќе месела кравајче за говедарот. Фатена кравата за пороже и со кравајчето в раце ќе одела кај говедарот. Кога ќе му го дадела кравајчето, тој ќе скршел едно парче, ќе го искиснел со вода од букливчето и ќе речел: *Да ви е живо телето, полна и рамна кравата*, и скршеното парче ќе ѝ го врател на домаќинката. Таа тоа парче од кравајчето, вечерта ќе ѝ го дадела на кравата за да го јаде, за таа да биде болоклија со млеко. Можно е потеклото на зборот кравајче, да е од овој адет.

13

## ОБРАЗОВАНИЕ

До 1900 година, во Мала Преспа имало малку луѓе што знаеле да пишуваат и да читаат, имало само по еден, двајца по село. Во село Туминец знаел само Поп Ѓорѓија, во Горица - Марко Нелов и Нечо Велјанов, во Глобочани - Лазо Барулов, Пандо Дума и Спасе Ничов, во Шулин - Стерјо Печов и Насто Зајако, во Пустец - Попот Димитрија, во Зрноско - Митре Арѓиров и др. Во 1885 се отвориле грчки училишта во селата Пустец, Глобочани и Горица. Во село Глобочани, училиштето било зад старата црква, тоа било како и сите куќи во селото, плетеница со фојови прачки, измачкани со бела земја и лепешки. Оџакот бил голем, исплетен кошар, исто мачкан со истиот малтер. Огнот се палел во средината на подот, а учениците се собирале околу огнот, седејќи на гола земја. Учениците биле само машки деца. Учениците имале глинена плака (плоча), и на неа се пишувало со крондирче (кредиче). Тетратки и моливи немало. Се пишувало на глинената плоча и се бришело со крпа која била врзана за плочата. Учениците имале само грчки буквар и грчка сметанка, се учело само пишување и сметање. Храна за даскалотноселе учениците, по негова порачка, а исто така, и дрва за греење. Во зградата од сколијата (школото) бил сместен и казанот за варење ракија за селото, па затоа тоа место и денес се вика казанчето.

Во 1901 година, во село Глобочани се отворило македонско училиште, се учела бугарската азбука. Учителка била Пола од Ресен, но во 1903 година кога почнало Илинденското востание - таа си заминала и повеќе не се вратила во селото. А во 1890 година во Корча се отворило македонско училиште каде што се учела бугарската азбука. Тука учеле и деца од Мала Преспа како Пандо Дума и деца од Билиште, Дреново, Бобошница и др. Но, по извесен период, наставата се попречила од владиката Фотис од Корча, и било затворено од турската влада. Учител бил Васил Пејов од Костур.

По некое време, сколијата (школото) во село Глобочани, се сместила во куќата на Тасета Танев, бидејќи тој изградил нова куќа, во која живеат и ден-денес, па старата куќа ја отстапил на школото. Во 1913, по повлекувањето на Турците од Балканот, во село Глобочани се изградило модерно училиште, кое постои и ден-денес. Сите материјали за изградба на училиштето се донесле од турската кула што била во селото. Но, за жал, таа зграда, наместо да биде музеј, денес е претворена во плевна од некои селани во селото.

Кога заврши Првата светска војна во 1922 година, и кога Мала Преспа припадна под грчката држава, се отвориле училишта во Нивици, Пустец, Горица, Глобочани. Тие училишта постоеле сè до 1924 година, кога Мала Преспа припадна на Албанија. За учениците од Мала Преспа учењето било многу тешко, бидејќи не го разбирале грчкиот јазик. Исто така, грчките даскали строго се однесувале со учениците, тие вршеле физички и психолошки малтретирања врз учениците. Грчкиот даскал секогаш носел дренова прачка со која ги тепал учениците што учеле слабо и тие што биле немирни. Тој употребувал и други методи за малтретирање на децата, како стоење на една нога, стоење на коленици под кои ставал ситни камчиња за да ги дупат, ги затворал децата во училиштето до ноќе без вода и леб и др. Тодор Илов, кој бил немирен ученик, секогаш седел до оџакот, а пак на Петре Зизов кој бил слаб во учењето, учителот му ја бувал главата од даската и го тепал со стап по рацете дури да му посинеле. Мајка му секогаш му ги врзувала со сол и кромид, бидејќи му биле потечени. Кога Мала Преспа потпадна под Албанија, грчките учители избегале, не знам од која причина само во село Глобочани тие останале уште една година, иако територијата била под Албанија.

Во 1926 година, се отвориле албански училишта во село Пустец и Горица. Село Глобочани останало без училиште. Кметот на селото отишол кај корчанскиот префект и му се пожалил за овој проблем, па така тој му ветил дека ќе се отвори училиште, но само на албански јазик, и така бидна.

Па учениците биле принудени да го исфрлат грчкиот буквар и да го прифатат албанското абетаре (буквар). За Малопреспанските деца се јавиле големи тешкотии, досега се

учело на грчки, а сега требало да се учи на албански јазик. Децата од Туминец, Долна Горица и од Глобочани оделе на училиште во село Горна Горица, а децата од Шулин, Лекса и Зрноско оделе на училиште во село Пустец. Не се знае на каков начин, но за наша среќа, во 1927 година во село Глобочани дошол учител од Софија, Бугарија. Тој се викал Леонида Димитар. Доаѓањето на овој учител им значело многу на децата бидејќи можеле да се разбираат во текот на учењето, тој ги учел мешано, македонски - албански. Тој ни го научи и словото на Кирил и Методиј. По наставата, учителот ги учел и возрасните деца, исто така, одел по трлата да ги учи и овчарите, и на крајот да ги учи и рибарите да читаат и пишуваат македонски јазик. Населението од село Глобочани придоби многу од овој неуморен учител. Еве неколку песни што ги учеле учениците од учителот Леонида:

*Јана низ ḡора врвеше*
*с крушово лисѿе свиреше*
*и на ḡораѿа думаше*
*ḡоро ле ḡоро зелено*
*и ѿи водице сѿудена*
*да не ми виде хајдуѿи*
*Гоцеѿа Делчев војвода*
*низ ѿебе ḡоро да оди*
*верна дружина да води.*

Или

*Учеше мајка Чавдара*
*Чавдаре сину Чавдаре*
*уѿре е свеѿа Недела*
*уѿре ѿорано да сѿанеш*
*лицеѿо да си измиеш*
*и убаво да се доѿераш*
*в црква да си оѿидеш*
*свеќа да си заѿалиш*
*на Хрисѿоваѿа икона*

По една година престој, учителот си замина и повеќе не се врати. Повторно село Глобочани остана без учител и повторно

кметот отишол кај префектот (градоначалникот). По кратко време, пристигна учителот што бил во село Пустец, Кирил Стефани од село Поткожани, Поградец. И овој учител го владееше македонскиот јазик бидејќи имаше завршено средно образование во Солун. Тој беше и голем верник, па така, во програмата воведе и верско просветување. Се учеа делови од Библијата. Во почетокот, Библијата се учеше на грчки јазик, а по некое време се донесе Библија преведена на албански јазик од Костадин Кристофориди, од градот Елбасан. На секој верски празник, тој ги носеше учениците во црква. По некое време тој стана свештеник во градот Поградец.

Во 1937 година, се отворија и две нови училишта, едно во село Шулин со учителката Марија Самарџи и друго во село Туминец со учителот Фазли Цами од Дебар. Училиштата функционираа сè до почнувањето на Втората светска војна, и беа затворени до 1945 година.

Откога заврши војната, во есента 1945 година, во Мала Преспа стапија македонски учители. Тие се распоредија во сите села, освен во село Леска и Долна Горица, бидејќи немаше згради за училишта и имаше мал број на деца. Децата од Долна Горица идеа за настава во село Глобочани, а децата од село Леска идеа во Пустец. Во село Туминец учител бил Ило од Ресен, во село Горна Горица бил Никола Беровски, во Шулин бил Сандре од Ресен и Томе од Битола, во село Пустец бил Ѓорѓи Малевски од Охрид, во село Глобочани бил Христо Мушевски, во Церје бил Пере Ацев, во село Зрноско учител бил Борис Малев. Доаѓањето на македонските учители во Мала Преспа беше една од најсветлите точки во Малопреспанската историја, бидејќи за првпат на децата од овие просори им се даде право да учат на свој мајчин јазик. Учителите не работеа само во училниците, туку тие организираа и културни активности за младината и за целото население, се научија многу ора и народни песни кои дотогаш биле непознати во Мала Преспа. Исто така, се организираа и скечови по сите села на Мала Преспа, со еден збор културната активност беше во подем. Македонските учители донесоа нов дух и начин на живеење, се просветија новите поколенија, особено девојчињата, за кои дотогаш не важеше наставата. Исто така, девојчињата сега беа послободни и играа во заеднички ора со машките,

што било срамно порано. По сите села се отворија книжарници со македонски книги, како романи, учебници, истории и др. Луѓето почнаа да читаат со голема волја. Се отворија и курсеви за постари луѓе, кои не знаеле да пишуваат и да читаат, особено за жените. Македонските учители беа дел од секое семејство, и беа најпочитуваните луѓе во Мала Преспа, населението ги гледаше и ги хранеше како свои деца. Но оваа хармонија не дотраа долго. Во 1948 година, кога се растурија добрите односи меѓу Албанија и Југославија, се доби голем пресврт во работите. Се избркаа сите македонски учители, освен учителот Никола Беровски, кој бил оженет за девојка Албанка. Се исфрлиле сите македонски книги, се затворија книжарниците, се пресекоа сите врски меѓу жителите на Мала Преспа и на Република Македонија. Мала Преспа остана без кадар за да ги учи децата на македонски јазик.

Во ова време, за учители се ставија луѓе без доволно образование, некои од нив биле само со три години основно училиште. Учители во ова време биле: во село Туминец бил Лазор Гочев, во село Горица бил Ристо Трпов, во село Глобочани бил Гуре Дума, во село Шулин бил Лазар Јонов, во село Пустец биле Никола Беровски и Ѓорѓи Малевски, во село Зрноско бил Борис Малев а во село Церје учител бил Ило Аргировски. Сега се појавија големи тешкотии во наставата бидејќи немаше учебници на македонски јазик, па учителите беа принудени да вршат превод на албанските учебници. И преводот беше аматерски бидејќи учителите немаа доволно познавање ни на македонскиот, па ни на албанскиот јазик.

Благодарение на покојните учители Борис Малевски, Никола Беровски и Ѓорѓи Малевски, кои со добра волја почнале да вршат превод на албанските текстови, се приготвувал материјал на македонски јазик за учење низ цела седмица и го праќале по училиштата низ цела Мала Преспа. Така се продолжи сѐ до 1965 година. Потоа нашиот писател Стерјо Спасе и учителот Никола Беровски ги преведоа на македонски јазик сите албански учебници што беа потребни за вршење на наставата во основните училишта. Со овие текстови се врши настава и ден-денес.

Во 1952 година, за првпат во Мала Преспа, се отвори седмолетно училиште во село Пустец, но на албански јазик. Во првиот период се појавија тешкотии бидејќи учениците што завршиле

четврто одделение не го познаваа доволно албанскиот јазик, па така првата година не даде добри резултати. Учениците го завршуваа основното училиште со слаби оценки, па така имаа проблеми со понатамошно образование по средните училишта. Многу ученици не одеа во средно училиште, па тие што ќе одеа откако ќе почуствувале тешкотии во учењето се враќале назад. Учителот Борис Малев даде голем труд во овој период. Тој ги советуваше учениците да продолжат со учењето и да не бегаат од средните училишта, туку да продолжат и со повисоко образование, бидејќи во Мала Преспа беа потребни кадри, кои дотогаш ги имаше многу малку.

Во 1960 година во село Долна Горица се отвори друго седмолетно училиште. Изградбата на училиштето се направи од самите селани, без некаква помош од државата. Некаде во 1982 година, во село Пустец се отвори и средно земјоделско школо, кое денес е гимназија.

Кога населението виде дека во кооперативата многу се работи, а малку се заработува, сите сакаа да ги праќаат нивните деца на повисоко школување за да се стекнат со државна работа, така се доби некаков стимул, па децата почнаа да учат многу солидно. Во семејствата се мислеше како да ги изучат децата, било машко, било женско. Но сега се отвори друг проблем, сите деца што ќе завршеа средно образование не можеа да се школуваат во повисоки установи и не можеше да се школуваат на оние факултети на кои имаа желба. Се одеше по некаков државен план и по некакви критериуми. Бидејќи, за секој што ќе завршел високо образование, ќе му била обезбедена државна работа, па на овој начин не ќе се создадел вишок кадар во државата. И така, од Мала Преспа, секоја година по факултетите се образуваа двајца до тројца ученици и тоа претежно на земјоделски и на сточарски факултети. Критериум беа и оценките, право на повисоко образование добиваше тој што имаше повисоки оценки, но овој критериум не се почитуваше, па право за образование добиваа децата на месните водачи и тие што имаа пријатели. Но и со сите овие големи пречки, од Мала Преспа излезе добар кадар, способен и специјализиран, како доктори, професори по факултетите, агрономи, економисти, воени лица, кои се разделија низ цела Албанија, но, за жал, во времето на владеењето на Сали

Бериша, кој со закон формира Национална армија, сите Македонци, воени лица беа избркани. Исто така, до 1990 година, во Мала Преспа немаше дипломиран правник.

Од 1925 до 1943 година, во Мала Преспа многу се учела бугарската азбука и јазик, бидејќи населението подобро го разбирале овој јазик од албанскиот и од грчкиот јазик. Во ова време, иделе и многу списанија од Бугарија и од Америка. Исто така, од Бугарската амбасада во Тирана иделе учебници како буквари, читанки и др., исто така, се носеле и весници и ревии, како весникот Зора Камбана, Илустрација Илинден, Отец Пајсиј и др. Во овие книги имало многу дела од бугарските писатели како Христо Ботев, Иван Вазов, Васил Левски Славејков и др. Книгите од Бугарската амбасада, во Мала Преспа ги носел Јован Златаров од Охрид и ги предавал, во село Пустец на Борис Малев, во село Глобочани на Гоче Пандов. Не трпејќи го српското ропство, Златаров избегал од Охрид и се сместил во градот Корча. Тука отворил продавница (кујунџилница). Целиот накит за невестите од Мала Преспа се правеле кај Златаров. Но кога стапнале Грците во Корча, Златаров бил приведен и интерниран (сурѓун) во островот Крит како бугарофил.

Од Америка иделе книги и списанија како драмата "Македонска крвава свадба" од Војдан Чернодрински. Исто, идел редовен весник како "Македонска трибина". Овие списанија се читале со голема волја по трлата, бачилата, по целиот крај бидејќи овој јазик го разбирале подобро од грчкиот и албанскиот јазик, но во полуилегала.

До 1930 година, во размената на писмата меѓу печалбарите и домашните се пишувало на македонски јазик, но со грчки букви, а од 1930 до 1945 година, писмата се пишувале на македонски јазик, но со албански букви.

# 14

## ФОЛКЛОР

За време на верските празници, во старо време се организирале манифестации, се практикувале и спортски натпревари како трчање, пливање и др. Најдобри пливачи во село Глобочани биле Јоше Барулов и Ламбе Танев. Биле ретки фамилиите во Мала Преспа што немале дома кавал, гајда или шупелка. На овие простори како инструменти не се употребувале тамбурата, базука, флаута, виолина, гитара. Кларинетот се појавил многу доцна. Во сите села имало играорни групи. Најстари ора што се играле биле Машкото, Женското, Тешкото. Во постарите времиња се пееле таканаречени возани песни, - еден ќе ја викнел песната, друг ќе ја одземел, а мнозината само ќе викале ееее... Еве некои од тие стари песни:

*Ветрот ме дуна на море ме фрле*
*на тој широк сокак близу крај Солуна*
*тамо си намерив три бели Македонски*
*платно ми белеа ризи продаваа*
*ризи копринени среде подкитени*
*првата ми беше како месечина*
*втората ми беше како летно сонце*
*третата ми беше како за мене*

Или

*Низ габреш поминав ќостек си загинав*
*блазе кој го најде голем бакшиш има*
*три бели мециди и една турска лира*
*и една ингилиска*

Или

*Оздола иди црна кочија*
*црна кочија со црни коњи*
*право ми трга Лерина града*
*во неа бил Војо војвода*
*Војо војвода со својата чета*
*на пат ми сретна турски табори*
*извика Војо со бомба в рака*
*удрете браќа не се плашете*
*крв да пролееме не ќе се дајме*

Или

*Кога се чуло видело мома војвода да биде*
*на триста мина семјмени на стојдесет заптии*
*сејмени нишан сториле сите на нишан фрлиле*
*никој ми нишан не згори убава Јана да погоди*
*извикал баш чаушлија аферим Јано ашколсум*
*аферим да ти е млекото мајка ти што те доела.*

А жените пееле таканаречени сејменски песни. Ќе ја викнела една од нив песната, а сите други ќе ја одземеле пеејќи ги истите зборови како првата. Како добра група за пеење била пувченската група, а како најдобар гајдаџија во Мала Преспа бил Евтим Ставрев од село Туминец. За првпат во Мала Преспа се донел кларинет од Живко Ставрев.

Во 1934 година, се јавила првата музичка група, во село Туминец. Таа била составен од: Живко Ставрев и Пандо Вурмов на кларинет, Толе Вурмов на труба, Панчо Попов на тапан. Оваа група била канета по сите свадби и манифестации низ Мала Преспа. По извесно време, се формираше нова музичка група, исто во село Туминец, со членовите: на кларинет - Живко Вурмо, на хармоника - Борис Мишев и Постол Ставрев, на тапан - Ристо Вурмов. Во поново време се формираа нови помодернизирани групи. Сепак, во Мала Преспа сите членови на овие групи биле аматери, и никој немал музичко школо и според овој факт, во Мала Преспа немало развој на музиката. По свадбите се свиреле

и се свират само македонски песни што се учеле преку слушањето на радио или телевизија. Поголем развој на фолклорот имало во село Туминец, тука имало многу добри играорци како Јордан Кацелинов, Перикија Ќелепуров, Ванко Вурмов и др. Во ова село секоја вечер се правеле игранки и се собирале млади и стари. Исто така, тумичката играорна група секогаш добивала прва награда по фестивалите што се организирале во Мала Преспа. И во село Пустец се формираше играорна група, а како добри играорци биле Никола Агов, Васил пришев, Киро Наумов и др. И во село Глобочани како добри играорци се спомнуваат Гоче Барулов, Митре Калешков, Герман Калешков, Јоше Барулов, Доне Ничов и др. Во 1952 година, во село Глобочани се формира и театарска група која шетала низ селата на Мала Преспа и давала претстави.

# 15 СЛАВЕЊЕ НА ВЕРСКИТЕ ПРАЗНИЦИ

Штом ќе завршеле земјоделските и сточарските работи, во некои села се правеле фамилијарни гозби. Овој обичај повеќе се практикувал во селото Шулин, каде штосе колело и крчма. Други гости на оваа фамилијарна веселба не се канеле. По завршувањто на вечерата се мислело за печалба, па така следните денови сета машка сила одела на печалба. Порано оделе во Анадол и во Америка, особено мајсторите. Исто така, се одело на ќумур низ градовите на Албанија како Драч, Тирана, Елбасан и др., и се враќале на ден Ѓурѓовден. Мајсторите оделе и по корчанските села како Ѕвезда, Голобрдо, Полени и др. Исто така, и постарите жени со неколку девојчиња оделе на лупење мисер кај беговите и агите во селата Полени, Подгорија, Болгарец и др.

- Митровден се сметал како крај на годината, па на овој ден се пазареле гојдаро (говедарот) и полјакот. Митровден се славел само во селото Глобочани и во некоку семејства во село Туминец од сојот Милевци. Два дена пред Митровден се месела погачата, краваjчињата и колакот. Погачата и краваjчината се печеле во фурна, а колакот во сачот. Еден ден пред славата се варела пченица со кавтици (ореви) и се носела сред селото каде што им се давало на сите семејства од селото да јадат, со по едно кравајче, канејќи ги на гости, за славата. На трпезата имало гости од селото и од другите села. Се почнуваше со мезење и пиење ракија со пагурчиња. Пред да се ставеше вечерата се кршеше колакот од страна на домаќинот и им се даваа парчиња на сите присутни велејќи да помага Митровден. На Митровден се јадеше варено месо и риба и се чекаа гости за ручек и за вечера.

- На Свети Никола се тераше по исти адети, само се јадеше посен грав и риба. Свети Никола се слави низ сите села на Мала Преспа, со исклучок на село Церје и село Леска. По цел ден на овие слави се одеше по визити кај семејствата што имаа слава и кај тие семејства што го носеа името на светецот што се слави.

- Коледа беше најголемиот празник за младите децата и овчарите. На Коледа сите деца се снабдуваа со чомаџина. На вечерта се собираа коледарите и палеа огнови околу селото, натпреварувајќи се едни со други кој ќе има поголем оган. Потоа ќе се соберeа средсело и ќе одеа по куќи и ќе собираа сѐ што ќе им даделе селаните, и се правеше алва која се делеше на сите коледари. Цела ноќ се играше и се пееше. Се пееја различни песни, патриотски, љубовни и други, па и таканаречените прекарни песни. Еве неколку од нив:

*О да си ојме со коледа о берејтеса коледари*
*о коледари коледари о стани брате стани душо*
*о да одиме во гората о да беримне смрекој колје*
*о смрекој колје фојој пртје о да зградиме голема стрга*
*о да втераме силно стадо о да молзиме кобел млеко*
*о кобел млеко сир сирење о сир сирење комат урда*

Или

*О Ѓеровице стара бабо о стара бабо со два заби*
*о обриши си смаргулите о закрпи си чорапите*
*о изпери си шамијата о исчешлај си косиштето*

Рано наутро сите мали деца со чомаџината, правени од овчарите и нашарени со боја, и со торбината, ќе се собереа во групи и ќе одеа по куќи да собираат колачиња. Колачињата се месеа ден пред славата. Децата ќе удираа со чомаџињата по вратите, пеејќи песни дури да излезе домаќинката која ќе ги дари со колачиња.

Еве некои песнички што ги пееја коледарчињата низ селото:

*Дај ми бабо колаче ќе те удра по главче*
*колку ѕвезди на небото толку деца во селото*
*колкупесок во морето толку жито во полето*

Или

*Коледа леда паднала греда*
*ми гудрила деда*
*део вика олеле баба само се смее*



- Божик се славеше три дена. Низ сите денови се играше и се пееше и се одеше на визита низ сите куќи во селото. Првиот ден се готвеа росници (губи) со парчиња месо, варени и печени во сач. Вториот ден се сучеа печива, а на третиот ден се правеше каша, попара или бакарник.

Секое село за оваа слава си имаше определено место каде да се слави, за да има доволно површина да се соберат луѓето. Се собирале набашка машките од женските. Гајдаџијата беше среде оро и им свиреше по ред на машките и женските. Во село Глобочани местото каде што се славеше беше гумното на Малеј и Шумкарој.

- На Сурова се правеше истиот ритуал како на Коледа, само кога ќе се одеше по куќи не се земаше брашно и жито, како на Коледа туку се земаше месо и кравајци (колбаси). Исто така, и на овој празник се пееја различни песни:

*Сурова сурова йод кукаша Дурова*
*Дурва коња вјаше и со сшайо маше*
*две жени ржеа и за коси се држеа*
*една била боса и а кснала оса*
*една била обуена во лицешо йодуена*

- Василовден се служеше во село Леска, и тамо се одеше на гости. А во другите села се славеше посебно и им се одеше на визита на тие фамилии што имаа Васил во куќата. На овој ден се печеа мрши на трло, оставајќи му дел на овчарот од мршата (месото печено), а другиот дел се носеше дома. Овој празник не се спомнува како Стара нова година.

- Водици и Свети Јован се славеше како Божик со песни и ора на средсело. Рано, на ден Водици, мало и големо одеше во црква каде што се креваа светојте (иконите). Питропот со време ќе ги имаше наредено сите икони на маса. Се почнуваше со продавање на големиот крст, па по ред сите икони. Иконите се даваа на лицитација, кој ќе платеше повеќе, тој ќе ја земеше. Во постаро време, иконите и крстот се продавале со масло, па имало случај кога големиот крст се продал за три ока масло. По продажбата на иконите, сите луѓе ќе излезеа во дворот на црквата и ќе пееја:

*Крсти креваме бога молиме*
*да ни се роди жито и вино*
*бела пченица шесто редица*

Откога ќе се испееше песната, со попот напред ќе се свртеше црквата три пати. Потоа сите одеа крај езеро и се чекаше да се фрли крстот во вода. Тој што ќе го фатеше крстот се даруваше. По крстот повеќе одеа, се фрлаа, болникави деца и млади, со надеж дека крстот ќе им дадел здравје. Потоа сите икони му се враќаа на питропот. Жените со јажички (плетена 'рженица) одеа во лозјата и ќе заврзеа неколку лозници за подобар годишен плод. Се готвеше исто како за Божик, губи со сланинки и месо и др. По ручекот семејствата се приготуваа за на рефене. Рефенето беше здружение од пет или шест семејства во една група, кои одеа на гости секоја година, по ред, по сите семејства од групата. Членувањето во рефенето беше доброволно. Групата си имаше еден крст кој се делеше секоја година по фамилиите на групата. Сите фамилии одеа на гости кај таа фамилија што го имаше крстот. Ќе се наседнеше по к'тојте според староста на членовите. По сместувањето на сите гости, најмладата невеста го носеше крстот, завиткан во дулбен и му го даваше на домаќинот. Тој ќе станеше на нозе, ќе се крстеше и ќе кажеше: *Добро ми дојдовте во мојата кука мили пријатели. Да му помага Свети Јон каде бил и каде ќе оди. Ви пожелувам на сите здравје и добра срека.* Ќе го даруваше крстот и ќе му го дадеше на тој што беше до него од десната страна. Вака постапуваа сите гости и домашни. Потоа истата невеста го земаше крстот и му го предаваше на домаќинот што ќе чека гости другата година.

По завршувањето на адетите се јадеше и се пиеше, мажите ракија во пагурчиња и вино во грнињa, а жените топла ракија и вино со шеќер. Се пееја возани и патриотски песни. Љубовни песни не се пееја. На крајот, се носеа кавтици и костени кои биле предупредување за станување од нагости. На Свети Јон, сите домаќини што го имаа, и што го зеле крстот, одеа во црква со ѓумчина со ракија и ќе ги почестеа сите селани, а, пак, младите невести ќе одеа со крстот во црквата за да се даруваат, а парите што ќе се соберат му се даваа на питропот за во црквата, а крстот се земаше дома.

- Поклади се славеше на сличен начин. Недела пред поклади се одеше по роднини што беа подалечни и се проштаваше. На ден поклади, се готвеа разни јадења, и приквечер се одеше по соседите и пријателите за проштавање со бакнување еден со друг. Овој адет траше подолго, па кога ќе се слушнеше пушката на полјакот, сите требаше да се приберат дома за вечера. Било малер да дојде гостин и да те најде на вечера. Пред вечерата сите членови од семејството ќе станеа на нозе и ќе се проштеваа еден со друг со бакнување. Сè што ќе останеше од вечерата требаше да се даде на кучињата или на ѓупците што идеа по селата за овој празник.

- Први март, како пролетен ден, се сметал за најсреќен ден во годината. Наутро сите членови од семејствата требаше да каснат благо и да голтнат цут од дрен, па да бидат благи како локум и јаки како дрен. Куќите се украсуваа по вратите и по прозорците со кукурјак и со гороцвет. По сите врати на пондилата се палеа суви лепешки, за да чадат преку цел ден. Се месеа "краварчина" од лепешки украсени со боливач (камилица), од гороцвет и друго и се употребуваа за чадење на болните лица. Среќата на куќата зависела од тој што ќе стапнел прв во куќата, каква нога ќе имал, лесна или тешка. Секој чужди (туѓ) човек кога ќе влезел во куќата требало да донесе пилиња (суви гранчиња) и кога ќе ги фрлел во огнот требало да рече: *Полно и рамно со дечиња и јариња*. На овој ден не требало да се караш и да се лутиш, ни да крадеш и да мамиш (лажиш), тоа ќе ти останело табиет за цела година. Во месец март потпаѓал и Тримиро. На Тримиро се постеше само од девојчињата, тие ни јадеа ни пиеја.

- Велигден беше најголемиот празник што се славеше на овие простори. На овој празник требаше да се причестат сите жители од селото, од мало до големо.

Свештеникот, еден ден пред Велигден ќе ја порачаше паната да се испече од некое семејство. Таа се месеше со големо почитување, брашното се отсеваше со коприненото сито и се месеше, потоа се завиваше во чист дулбен и се чуваше цела ноќ, за да не стапне некое малечко или да не ја гризне глушец и сл. Паната наутро му се носеше на свештеникот. Тој ќе ја издробеше во вино и ја употребуваше за причесна. Велигден се славеше околу една недела. Првите три дена се славеше преку цел ден, а вторите три дена се славеше попладне откако ќе се вратеа луѓето

од работа. Овие дни се викаа Малвелиден. Се играше и се пееше по цели денови, имаше и натпревари меѓу децата во скокање, трчање, фрлање камења, долга маска, грамада, мцила, бзи и др. На овој празник, три пати дневно се одеше во црква, каде што се пеел Ристос. Тука се палеа свеќи и се чукаа црвени јајца. Јајцата се вапсуваа (бојадисуваа) на величетврток, а вечерта спроти Велигден се делеа во семејствата. На Велигден им се палеа свеќи на покојните.

- Ѓурѓовден се слави по сите села на Мала Преспа, со исклучок на село Леска.

Еден ден пред Ѓурѓовден се одеше по билки и се береа разни цвеќиња, се кршеа и гранки од габрици, кои се закачуваа по нивите, за да порасне поголема пченицата. Секое село си имаше определено место за берење билки; Туминец во Орливар, Горица во Долноморцко, Глобочасни во Косарни, Шулин во Глобок-камен, Пустец во Гапче, Зрноско во Ралник и др. На берење билки одеа само женските, кои низ цела ноќе играа и пееја сејменски песни, тие носеа и храна со нив.

Во село Глобочани, во месноста Косарник, каде што се береа билки, на посебно место се палеа и свеќи за почит кон некоја девојка, која во постаро време паднала од карпите и починала. Девојките палеа свеќи со насолзени очи, велејќи: *Бог да ти прости мори Маро*. Доаѓањето на машките на берење билки беше забрането, па тие се криеја по шумата да ги слушаат девојките како пеат. По враќањето од на билки, девојките одеа накрлушка (лулање), сите опасани со лепкаец (дива тиква) за да не ги боли кичмата кога ќе оделе на прашање, нижење тутун и др. И овде не беше дозволено да има машки деца со нив. Кога ќе се залулаше крлушката, особено кога на неа ќе беше некоја свршена (верена) девојка, се пееше песната:

*Дали ме знаеш паметуваш ој верно либе*
*ко утре беше Ѓурѓовден двајцата се лулеме либе*
*љубовни песни пеевме низ ливади се шетавме либе*
*низ горички се криевме ој верно либе*

Со собраните билки се плетеа венци и се врзуваа на мотките, коблите, каците и на др. А поситните билки се потопуваа во солта и им се даваа на добитокот, за крмење.

- Иловден (Свети Илија), беше  највесел празник за девојките. Тие ќе се собереа среде село, сите снабдени со торби и коблици со вода, ќе облечеа некое девојче како Бабарче, на главата завиткано решме и во раката стап, и ќе одеа по сите куќи во селото и по бачилата, собирајќи маст, сирење, урда и друго, а тие со Бабарчето напред требаше да влезат во секоја куќа и да попрскаат со вода пеејќи ја песната:

*Добре дојде во селоѿо ој Илија ој*
*моли боѓа и ѓосйода ој Илија ој*
*да заврне да заѓрме ој Илија ој*
*да се сѿори берикеѿо ој Илија ој*
*берикеѿо и ѿреваѿа ој Илија ој*

Бабарчето се викаше Илјарче, а другите членови на групата Илјарки. Ако случајно се доближеше некој до Илјарките, ќе добиеше коблица со вода, ќе го направеа живавода. По минувањето на сите куќи, Илјадрките се собираа на определеното место и преку цел ден ќе готвеа, како печива, попара, ошмара и др. Определени места за Илјарките беа: во село Глобочани во Буџото Нивче, во село Туминец во Старо Село, во село Горица - Среднарека, во село Шулин во Нивчето Корјо и др.

- Петровден се служи само  од неколку семејства во село Зрноско. Во постаро време на Петровден се правело голема слава во Горички Град (Голем Град) и во Пувченски Град (Мал Град), затоа што и црквите кои се наоѓаат на овие острови го носат името на светецот Петар. Тука идеа гости од сите села на Мала Преспа. Во Горички Град одеа селани од селата Нивици, Глобочани, Горица, Туминец, Коњско, Лескоец. А во Пувченски Град одеа селани од селата Шулин, Пустец, Леска, Зрноско, Церје, орово, Граждани, Дробитиште и др.

- Света Марена  се слави во село Туминец, на манастирот што го носи истото име од светицата Марена. Тука се собираа и се собираат гости од сите села на Мала Преспа. Најголем џумбус тука правеле селаните од селото Горна Горица. Тие како побогати луѓе од останатите селани, низ цела ноќ ќе печеле меса, пееле и играле. Сите имале гајди.

- Богородица се славеше во село Церје и во село Нивици. Во село Нивици се правеше голема слава, па сите свадби во годината се правеа на ден Богородица. Имало случаи на овој ден да се направат и по десет свадби. Еве неколку песни што се пееја на овие празници:

*Џевит паша ко бегаше со него никој немаше*
*нема со кого да оди аскер му се погуби*
*по длабоките долишта секаде само гробишта*
*по гори и по полиња остави топој и ѓулиња*
*по сите долги пасишта сегде коски од коњишта*
*не дувај се бре турчину дур да е жива Русија*
*Русија наша слободија*

Или

*Ајредин паша голем аскер бере*
*земја македонска уште да ја дере*
*Аван тутун пали и само се фали*
*а бре Македонци вие гнили конци*
*Алах е на небото Ајредин на земјата*
*а бре Ајредине ти коњска главо*
*македонско име нема да загине*
*Ајредин паша оди си оди*
*со Македонци борба не се води*
*тие се герој повеќе од ѕверој*
*главата а даваат земјата не а даваат.*

Или

*Се собрале сватови во момини дворови*
*сите на бели коњици и со долги туфјаци*
*на глава црвени фесови и со црни пискули*
*со шарени торбици и со црвени елеци*
*момата да ја пограбат далеку да ја однесат*
*сватови се похвалиле и за сабји се потфатиле*
*момата кога видела во темнина се закрила*
*само се крие иувие и не сака да се даде*

*мамо на мама ̄говори и се ̄гледа во дворови*
*немој ми ќерко не ̄плачи ̄големо зло ќе ̄пре̄течи*
*̄та̄тка ̄ти ќе ̄го убија̄т браќа̄ти ќе ̄ги ̄по̄губа̄т*
*сес̄трӣте ќе ̄ги ̄посрама̄т и мене ќе мене ̄по̄губа̄т.*

Или

*Извикал С̄тојан развикал ајде бре село селани*
*ш̄то е ова чудо во село шќ̄то ќе се ̄прави и чини*
*со овој ̄пус̄ти Геле̄та мно̄гу се Геле ̄полуде*
*уш̄те од рани ̄пред зори е̄те ̄го Геле средсело*
*со ̄таа ̄пус̄та ̄тамбура свири и ̄пее високо*
*село̄то ̄го разбудува момӣте од сон искочува*
*сӣте на оро ис̄трчаа о̄ган не за̄палија*
*̄пос̄тели не искрена̄ти дворови не изме̄тени*
*водица недонесено веленца не ̄по̄тресено*
*невес̄ти лулки ос̄тавија со своӣте мали бебиња*
*овчари сӣте избе̄гаа ̄трла̄та ̄ги за̄творија*
*бабӣте фурки исфрлија со бела руда волнеица*
*ос̄тавија своӣте кланици извикаја башс̄тарешини*
*деј̄гиди Геле бекрија алаф ̄ти Геле вера̄та*
*срца̄та ни ̄ги заӣгра сӣте не развесели*

## 16

## СВАДБИТЕ ВО МАЛА ПРЕСПА

Во старо време веридбата се вршела без да се прашаат младите што ќе стапеле во брак. Имало случаи кога младите се запознавале на денот на свадбата. Младите стапувале во веридба во млади години, скоро деца, а имало случаи кога се вршело веридба уште кога децата биле во пелени. Тоа се случувало меѓу комшии и пријатели, кои имале добри односи, па постарите, особено жените, во тајност ќе сменеле дарови и ќе го даделе зборот кога ќе пораснат децата да се земаат за маж и жена.

Веридбата се правела со стројник, кој бил близок на семејството од кое се барала невестата. Стројникот се праќал од страната на зетот, ќе му се дадело пари, дулбен, ѓерданче (ланче) и се пуштал да оди кај фамилијата на невестата. Тој со даровите одел кај фамилијата на невестата, ќе седнел до кланикот и ќе го буричкал огнот, зашто таков бил адетот за да го кандиса сватот. Откако ќе се договореле и ќе се решело за веридбата, стројникот ќе му ги дадел парите и даровите на идниот сват. На стројникот, од страна на фамилијата на невестата, му се давало дар, чевли. По извесно време се менувале дарови меѓу двете фамилии. Повторно стројникот, качен на бел коњ, натоварен со шарени торби, наполнети со дарови ќе одел кај фамилијата на невестата. Во торбите се носело руба како шегун, кошули, платнени фустани, гушарки, волнена вишна шамија, шкепе, ресачка, кусале и др., и накит како костек, синџир, ѓердан, туртулици за на чело, обетки, прстени и др. Исто така, имало дарови и за сите домашни и блиски на домашните како дедо, баба, мајка, татко, браќа, сестри. Исто така, по оставањето на даровите од фамилијата на зетот, требало да се дадат дарови и од страната на невестата, па така, повторно се полнеле шарените торби со дарови за сите членови на фамилијата на зетот, како платнени кошули за свекорот и сверквата, чорапи за деверите, месали за јатрвите и др.

По извесно време требало да се зборува, па така, 10-15 луѓе во поодминати години, од страна на зетот, качени на коњи ќе оделе кај сватот. Ќе наседнеле околу софрите со разни мезиња, и главниот од групата ќе прашал: *Свашу колку ши е ако (ценаша) на невесшаша? 15 нaполони, ши одговара,* ќе одговорел другиот сват. И кога ќе се договореле, ќе го определеле денот на свадбата. Младите седеле верени и по пет години, бидејќи од економски причини не им се правело свадба.

Свадбата заедно со првичето траела и повеќе од една недела. Се започнувало во понеделник, во вторник се земале поседарките, кои биле женски деца на браќата и сестрите на домаќинот. Во среда се месело погачата, кравајчињата со маја и колакот без маја. Во четврток се канеле сите подалечни пријатели и се пазарувале свирбите (свирачите). Во петокот се колело јунец, јуничка или ситен добиток за месо за свадбата. Рано во сабота, две до три дечиња со торба полна со кравајчина и со плоската (карта) полна со вино оделе по сите куќи во селото, давајќи им на селаните кравајче и вино да се напијат и велеле: *Да йовелише да ни дојше на брак*, а тие им одговарале: *Сйолај ви йа на ваши главје*.

Сите работи што биле потребни за свадбата, како приготвување храна, чистење, миење, се правеле од поседарките. Во сабота попладне, сите девојки од селото ќе се собереле кај невестата и со насолзени очи ќе се проштавале со бакнување за последен пат. Потоа се кршела погачата, а некоја од поседрките ќе земела дел од погачата и ќе одела во дворот и ќе им давала парчиња на сите присутни. Приквечер ќе се појавеле свирбите и во тој миг ќе се соберело цело село од мало до големо. Свекрвата со погача на главата, придружена од поседарките, ќе завртела оро неколкупати во дворот. Овој адет се нарекува играње на погачата.

Првин иделе подалечните гости, па потоа гостите од селото, кои ќе наседнеле по софрите по редослед, од една страна мажите по старост, а од друга страна жените, исто така, по старост. Пред да се собереле бракарите се одело по кумот. Кумот се земал со свирби. Кумот бил најпочитуван на свадбата и за сè требало него да го прашаат. Исто така, биле почитувани и братимите, кои биле двајца до тројца.

Некаде на средина на свадбата се шиеле венецот на невестата и капата на зетот. Венецот и капата ја шиеле братимите. Венецот се шиел со 'рженица и се украсувал со босилок, клаподан, црвено предно, шеќерчиња и др. На капата, од десната страна, се шиела жолтица, која ќе била наполеон или лира. Штом ќе почнело шиењето на венецот и капата, група девојки ќе се исправеле до братимите и ќе почнеле да пеат до завршувањето на шиењето. Еве некои песни што се пееле:

*Месечино ле Мароле убава вечер да дојдеш*
*ќе г̄о виеме венецо ќе а шиеме кап̄ат̄а*
*ше г̄о кршиме колакот̄ невест̄а ќе донесиме*
*куќа да освет̄име*

Или

*Марко коња кова рано во недела*
*со сребрени п̄лочи со злат̄ени клинци*
*Марку коња му г̄овори Марко Марко мој ст̄оп̄ане*
*зошт̄о т̄олку мене коваш ушт̄е рано во недела*
*дали ќе ме носиш Марко мене да ме п̄родадеш*
*Марко коњу т̄ивко му г̄овори коњу мили коњу драг̄и*
*не т̄е ковам за п̄родање т̄ук т̄е ковам за п̄ат̄ување*
*далеко ќе п̄ојме либе да довеме*
*мајка да одмена од т̄ешкит̄е ношви*
*сест̄ра да одмена од шарени ст̄омни*

Штом ќе завршело шиењето на венецот и капата, сите гости ќе станеле на нозе и ќе го молитвеле (наздравеле) домаќинот за среќа на младите. Церемонијата продолжувала доцна во ноќта со играње и пеење.

Наутрина, пред да се тргнело по невестата, се бричел зетот. Зетот го бричеле братимите. Во текот на бричењето, до братимите имало група девојки, кои пееле до завршувањето на бричењето.

Еве некои песни од нив:

*Бричи зет̄е бричи и коња сп̄ремувај*
*на далеку ќе п̄ојме Ст̄ојна да довејме*

*Стојна убавица бела ко деница*
*дење да ни свете како летно сонце*
*ноќе да ни свете како месечина*
*бело облечена врзана кокона*

Или

*Ајде ме угрело ме угрело летно сонце*
*во Солунско Солунско равно поле*
*ајде не ми било не ми било летно сонце*
*ајде тук ми било тук ми било мајлој моме*
*ајде малој моме малој моме жетва жние*
*ајде песна пее песна пее гласовита*
*ајде гласо држи гласо држи три полиња*
*ајде три полиња три полиња три мориња.*

По завршувањето на бричењето на зетот, некоку млади бракари оделе низ селото за да соберат коњи за бракарите што биле без коњи. Тука немало проблем, секој од селаните го нудел коњот бидејќи тоа било голема гордост. Коњите се врзувале низ дворот и им се ставале веленца на самарите, па се спремале да тргнат по невестата. Напред одел свекорот, па кумот, па братимите и по ред. Постариот братим го носел венецот и капата. Некое детенце го носел бајракот, кој бил во форма на крст и по секој џеб имал закачено јаболко со дулбенче. На свадбите никогаш не се веело државно знаме, бидејќи Мала Преспа секогаш била поробена. Кога ќе се приближеле до селото од каде што била невестата, еден од свадбарите со неговиот коњ ќе одел понапред од другите, ќе влезел во дворот од куќата на невестата со плоската во рацете и ќе го вртел коњот дури да се јавнел домаќинот, па ќе ги сменеле плоските и свадбарот ќе се врател назад кај другите свадбари. Овој адет се правел за да му се кажело на сватот дека сватовите се во близина, а свадбарот со плоската се викал мустулџија. Свекрвата никогаш не одела на строј (по невестата). Кога ќе се доближеле сватовите до куќата, било обичај невестата некаде да биде сокриена и преку копринено сито или прстен да си го види момчето. Откога ќе наседнеле сватовите, ќе дојделе сестра или брачеда (братучеда) на невестата и ќе го бакнеле зетот, подарувајќи му риза, а зетот ќе им подарел јаболко.

Потоа, на свекорот му се земале чевлите и ѝ ги носеле на невестата бидејќи била боса, па требало да дојде кај сватовите. Кога ќе дојдела невестата, ќе застанела среде собата, па двајцата сватови ќе станеле и ќе ја кршеле погачата над главата на невестата. Секој ќе ја земел за себе својата половина од погачата. Свекорот ќе се доближел до невестата ќе си ги земел неговите чевли што му биле земени порано и ќе ги ставел пред неа чевлите што ги имал донесено на невестата, ќе ја дарувал со пари и ќе се оддалечел. По него идел стариот братим, кој го ставал превезот и венецот. Прв од куќата излегувал кумот, кој ја товарел на коњите промената на невестата. Невестата се водела од едно детенце, фатени за рака со шамивче. Откога ќе се качела на коњот, ќе фрлала шеќерки околу неа, а мајката на невестата ќе фрлала ориз по зетот и по невестата. Коњите на зетот и на невестата секогаш биле бели. Откога ќе кинисале (тргнале) сватовите, девојките од селото ќе почнеле да пеат.

Еве неколку песни што се пееле:

*Кинисала Роса на гости да оди*
*на гости да оди кај нејни вујковци*
*ошла до кај пошла синоро германски*
*на пат ми го сретна нејзиното момче*
*назад да се враќа од бојното поле*
*извика од срце убавата Роса*
*леле мили боже како да се врна*
*од сендра ќе падна вујко ќе усрама*
*кој ќе му ја дава белата промена*
*китка накитена со севда проена*

Или

*Ај ти момче калешо појди питаја мајка ти*
*дали Ќе те два за мене за мене беќер неженет*
*ај ти бре лудо будало мама итато збореа*
*деве да има една за тебе не дава зошто си лудо будало*
*ти имаш куќа кошара и само јадиш попара.*

Штом ќе пристигнеле сватовите во куќата на зетот, младоженците ќе застанеле среде дворот, неслезени од коњите.

Свекрвата ќе ги измиела со вино и ќе ги подарела со по една риза. Со погача на главата ќе ги свртела три пати младоженците со оро, придружена од поседарките. За да слезе невестата од коњот, се донесувало стол, а на столот се ставал ралник. Кога ќе слезела невестата, требало десната нога да ја стави на ралникот, за да била бериќетлија. Невестата ќе ги подарела (дарувала) сите домашни на свекорот. На свекорот, свекрвата и на кумот им давала кошули, на сите машки свадбари им давала чорапи, на женските месали, а бракарите ја подарувале со пари.

На невестата ѝ се ставале две торби со погачи на двете страни и се носела пред влезот од куќата, водена од детенце. Пред влезот се крстела и на горниот дел од вратата ќе направела крст со мед или со шеќер. Придружена од девојки, таа ќе влезела во нејзината соба, каде што била и нејзината рубата. Тука ќе ја разгледувале рубата и ќе пееле.

По овие адети, младоженците се носеле во црква на венчавање. На венчавка биле присутни попот, кумот, братимите, свекорот и свекрвата и некои поседарки што ја придружуваат невестата. По завршувањето на венчавката, невестата се носела на вода. Под овој ритуал се подразбира: во дворот ќе се наределе софри и на нив ќе седнеле постарите свадбари, на чело ќе бил свештеникот со кумот и свекорот. На софрите ќе се наределе мезиња, а на средина ќе бил котелот со вино. Пред свештеникот ќе била погачата и над неа дулбен и две чаши, за зетот и невестата. Во чашите се фрлале метални монети. На овој адет се пиело само ракија. Сите семејства од селото ќе иделе и ќе носеле разноразни производи како овоштија, сирење, благо и пари. Парите се фрлале во дулбенот што бил над погачата. Потоа ќе дојделе младоженците да заиграат оро кое било водено од кумот, кој во раката имал шише со вино. Со орото ќе се свртело трипати околу масата и невестата трипати ќе застанела пред свекорот да говет (гувее), а наседнатите луѓе ќе пееле.

Еве ја песната што се пеела по повод овој адет:

*Шшо ми седиш навредена, де мори Јано де мори душо бре*
*дали мајка и шашко ши се болни на йосшела, де мори Јано де мори душо де*
*нишу мајка ни шашко ми се болни на йосшела, де мори Јано де мори душо де*
*шуку сум многу луша на мајка ми и шашко ми, де мори јано де мори душо де*

*ме дадоа на далеко на далеко чужда земја, де мори Јано де мори душо де*
*ни со мајка ни со татко не можам да се видам, де мори Јано де мори душо де*
*ни со моите мили браќа и со моите мили сестри, де мори Јано де мори душо де.*

И другата вечер се продолжувало со иста манифестација, само што во ова вечер имало и хумористични активности. Некои од бракарите ќе се маскирал или ќе се зацрнел во лицето и ќе се изведувал некаков си суд, па ќе му суделе на некој со бесење итн. Во понеделникот наутро, невестата со две мали стомни, придружена од поседарките, пеејќи ќе одела на чешма или на езеро да донесе вода. Од оваа вода пиеле сите домашни и се прскала куќата.

Истиот ден се одело на првиче. На првиче оделе домашните и поблиските луѓе од страна на зетот. Првичето било исто како свадба, со играње и со пеење, само со помалку луѓе. Во вторникот, кај зетот на првиче ќе дојделе роднините на невестата и се терало со иста процедура. Во средата си заминувале сите поседарки, дарувани од свекорот за работата што ја вршеле во текот на свадбата. Во неделата, кај зетот идела мајката на невестата за да види во каква фамилија паднала ќерка ѝ, а по некој месец од свадбата, невестата одела на поседок кај мајка си, однесена од свекорот или од деверот и седела осум дена. По осум дена, пак свекорот одел и ја земал назад.

По свадбата, било обичај зетот и невестата да се поканувaат на вечера или ручек од сите роднини од двете страни, и тие оделе придружени секогаш од машко детенце.

# 17

## ЗА НОВОРОДЕНЧЕТО

Во минатото, па и до скоро, кога била задругата во Мала Преспа не ѝ се посветувало внимание на бремената жена. Таа ги вршела сите работи како и другите жени, како копање, жниење, вовежување шума и др. Бебето можело да се роди на нива, во планина и на други места, без ничија помош. Мајката ќе го завиткала бебето во шамијата што ја носела на глава, ќе го ставела во бочвата и ќе го донесла дома.

За машко новороденче била посебна радост, и сите сакале да им земат серик (мужде, муштулк) на домашните, кои ќе ги дарувале муждеџиите со грош или меџид.

Грижата за растење на бебето била на свекрвата, таа ќе ги сплетела сите потребни алишта за бебето и ќе се грижела за него, а свекорот ќе купел или ќе направел крошна за бебето, а крошната можела да биде и издлабено кондурче (дрвце) како копанче. Од првиот ден на гушата на бебето се ставало амајлија, која била сребрена триаголна направа. Во амајлијата имало нешто тајно што не смеел никој да знаел. Таа се ставала за да не се чуди детето од лоши очи.

По десет дена откога ќе се родело бебето, се викал кумот за да го крсти детето. Крштевањето се правело во црква, а името го одбирал кумот и никој други. Леонката до 40 дена требало да спие со свекрвата и потоа требало да оди во црква на молитва. Капењето, преслекувањето, повивањето на бебето се вршело од свекрвата и не се давало на леонката за да не го вшини (навини) бебето. Во секое преслекување на бебето, алиштата се потплукувале од срана на свекрвата, за да не се чудело.

По крштевањето, се одело на повојница кај бебето. Прва одела мајката на невестата, која носела алишта за бебето и благи питулици за леонката. Потоа оделе сите други роднини. Секоја жена од соседството штом ќе ја видела леонката, требало да ѝ

даде накиснат леб и кромид, а леонката преку цел ден ќе цвакала леб и кромид за да не ја изгубела нафаката (млекото). Леонката требало да се чува за да не ја види друга леонка, па да ѝ го земела млекото. Бебето се хранело со мајчино млеко и со млеко од крава. Цврстата храна се цвакала од страна на мајката и со прсти му се давала на бебето.

Кога ќе се згрешело (разболело), бебето се носело на поп да му пее или на бајачка да му бае. За доктор не се знаело. Басмариците (бајачките) биле стари жени, кои знаеле само две дијагнози за болеста на детето, или ќе било почудено или налетано, па требало да му се "дуни вода" (во мисур се ставало вода и јаглен, а басмарицата ќе го дувнела јагленот, жарчето) и ако тој одел на десно бебето било налетано, па било станало вапер, а ако одел јагленот на лево бебето било почудено. На бебето постојано му се давало да ја пие дувната вода, додека да оздрави. Ова важело и за возрасните кога ќе се разболеле. Ако бебето не оздравело со дувнатата вода, се викала басмарицата да му бае. Со нагорена каціја и ражен ќе му вртела на главата на бебето шепотејќи некои неразбирливи зборови, а со раженот ќе го дупела бебето велејќи: *Беѓај болесӣ оӣи ќе ӣе дуӣнам.* А ако починело детето, басмарицата ќе речела дека детето било тешко нагазено од ваперот. Басмарица во село Глобочани била Трајчејца од Џедлето.

Пред да заспие на бебето му се пееле овие песни од свекрвата:

*Нани ми нани мило чедо*
*ѓолем да ми ӣорасӣиш*
*мајка да израдвиш*
*ӣаӣко да одмениш*
*од ӣешкоӣо рало*
*земја да ослободиш*
*од клеӣи душмани.*

Или




*Нани ми нани мило сине*
*дојде сонце да ӣрисонче*

*ми те фати за очиња*
*за очиња за ноциња*
*надвор ситна роса роси*
*и за тебе сон ти носи.*

Или

*Чукале деца бочиња*
*со шарени стапчиња*
*излезе баба Бојана*
*со решмето на глава*
*со фурката на рака*
*море деца дечиња*
*не чукајте Бочиња*
*да ве јадат кучиња.*

Секогаш на први март, на бебето му се врзувало мартинак (дукано предено во црвена и бела боја), на рацете и на вратот. Мартинките се држеле сè додека не се јавеле првите ластовици и со пеење се врзувале на дрен со зборовите:

*Ластовице граматице*
*на ти сино и зелено*
*дај ми бело и црвено.*

18

## МАЛА ПРЕСПА ВО ВРЕМЕ НА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНАТА ВОЈНА

Населението од Мала Преспа зеде масовно учество во Народнатоослободителната војна. Многу млади од овие простори се вклучија во партизанските одреди, како во албанските одреди, така и во македонските. Во македонските партизански одреди учествувале над 40 млади борци и се бореле до ослободувањето на Македонија и на Југославија, ама, за жал, на ниеден од нив не му е призната боречка пензија од македонската и од југословенската влада, иако некои од нив и го дале својот живот, како Никола Србинов, Лазар Зизов од село Глобочани, Павле Вурмов од село Туминец, Трајан Темелков од село Пустец и др. Сите куќи се претвориле во партизански гнезда за албанските и македонските партизани.

Во 1941 година, во Мала Преспа како илегалец стапнал Ѓорѓи Свештарот (Јосиф Јосифовски). Тој се сретнал со Ѓорѓија на Панда Горичанецот, со Ѓерман Калешков од село Глобочани и со учителот од Корча, Илија Лара. Со интервенција на Илија, претседателот на општината Корча го снабди Ѓорѓи Свештарот со албанска лична карта за да патува слободно низ Албанија. Па така, тој отишол во Корча и се сретнал со илегалците од Корча како Ило Будини, Михаил Лако, Пило Пелистери и Кристо Темелко.

На 19 јануари 1943 година, Ѓорѓи Свештарот дојде во село Глобочани со неговата чета и го формира народноослободителен одбор на село Глобочани. Состанокот се одржа во куќата на Стилјана Танев. На состанокот, прв го имаше зборот Ѓорѓи Свештарот, кој меѓу другото рече: *Германија сега е како едно дрво што му се влезени црвите и ја јадат, кога да е, таа ќе падни и ние ќе се ослободиме*. Одборот се формира со овие членови: претседател Стилјан Танев, потпретседател Насто Малев,

секретар Гуре Дума и благајник Тодор Калешков, а за членови на одборот се избраа Цветко Зизов, Ефтим Танев и Стефан Донев. На крајот од состанокот се испејаа и борбени песни:

*Изгреј зора на слободата*
*зора на вечната борба*
*изгреј ги душите и срцата*
*на сите народи по света*
*тирани чудо ќе направиме*
*и јарем ваш ќе тргниме*
*јуначка крв ќе пролееме*
*и од вас ќе се ослободиме.*

Ѓорѓи Свештарот со неговата чета замина и во другите села на Мала Преспа каде што ги организираше одборите. Во село Туминец претседател на селскиот одбор бил Леко Милев, во село Горна Горица претседател бил Трајан Печов, во Шулин - Борис Грозданов, во Пустец -Трајко Вангелов, во Леска - Ристо Трајков, во Зрноско - Киро Нечов, во Церје - Кристо Богов.

Кога отиде четата во село Пустец, во неа се приклучија и неколку млади од ова село како Доне Ничов (Канија), Митре Јошев, Никола Вангелов и Спиро Вулкајнчин. Но по извесно време, двајца од овие нови партизани биле убиени од самата чета, Доне Ничов и Митре Јошев.

Мала Преспа беше засолниште за македонските партизани, и тие беа добро пречекувани од населението. Во село Глобочани се криеше Јонче Богев, кој беше и болен, па се лекуваше во Глобочани. Доаѓаа Пандо од Покрвеник, овчарот Евтим Бастаро и др.

На овие простори делуваше и четата на Дилко Богоевски. Исто така, во Мала Преспа наоѓаа засолниште и албанските партизани како Џавит од Ѕвезда, Демир од Смблак, баталјонот "Фуат Бабани", кој бил раководен од Зија Камбо од село Битинско и др.

На 11 август 1943 година, на месноста Бигла биле нападнати и изгорени неколку италијански камиони, кои иделе од Лубоњо, од страна на батлјонот Фуат Бабани. За одмазда, Италијанците ги запалија селата Глобочани и Горна Горица и го

погубија Митре Ничов, кој не стигна да пребега низ планините, како цело население. Населението остана без ништо, па така беа принудени да просат по соседните села. Благодарение на селата од Голема Преспа, луѓето се спасија од глад. Тие им помогнаа со жито и алишта.

На 15 март 1944 година, повторно на месноста Бигла, беа нападнати неколку германски камиони кои иделе од Битола, од четата на Дилко Богоев. Беа убиени и шест Германци, а во четата немаше никаква загуба. Попладне дојдоа неколку германски камиони од Корча и ги зедоа убиените војници. Постарите луѓе од селото се собраа за да заклучат што да се прави, оти стравот бил голем, бидејќи знаеле дека Германците убивале за мали работи, а не пак, да им убиеш војници. Решија да бегаат од селото и да одат во планините, а Ламбе Шумкаров и Кире Калешков отидоа во село Стење за да побараат помош од командирот на бугарската команда што беше стационирана во Стење. И од него добиле совет дека селаните треба да го напуштат селото. Другиот ден пристигнаа германски камиони со војници кои иделе од Битола, но тие дошле до Стење и се вратиле назад. Се зборуваше дека Бугарите растуриле некое мовче, па камионите не можеле да поминат, па така, селаните со мало и големо се вратија во селото Глобочани од планините мислејќи дека сè е во ред. Но третиот ден, рано во зори, селото се разбуди обиколено од Германците и никој не можеше да пребега. Германската војска нè собраа сите мажи над 15 години и нè затвори во зградата на италијанската карабинерија. Бевме околу 50 души. Митралезот го ставија на влезот. Сите чекавме да нè стрелаат. Надвор се слушаа пукотници и ние помисливме дека убиваат деца и жени. По извесно време дојде командирот, кој се обрати на германски јазик, но кога виде дека никој не разбира, тој се обрати на англиски јазик. Пандо Дума (татко ми) му одговори, бидејќи знаеше англиски од печалбарството во Америка, и му кажа дека селаните не знаат кој ги уби германските војници. По малку време, Германците донесоа еден Албанец од село Крани, се викал Муса Крани, тој разговараше нешто со командирот на германски јазик, што ние ништо не разбравме. По овој разговор нè ослободија и германските војници си заминаа од селото без да направат зло, само што убија неколку кокошки. Така селото и луѓето се спасија.

По некое време, кога одевме во Корча се сретнавме со Муса Крани, и тој ни кажа дека тој бил оној што ни ги спаси животите. Човекот иако беше Албанец, солидно го зборуваше македонскиот јазик, и со нас зборуваше само на македонски.

По овој настан германската војска не стапна во Мала Преспа.

На 7 јануари 1944 година, во Мала Преспа стапна бугарска војска. Кога стигна во село Глобочани се даде наредба сите мажи да се наредат во строј од една страна, а од другата страна се наредија војници. Командирот Анастас почна да нè прашува: *Имате ли шумкари, идат вв селото, му давате храна*, а ние му одговоривме: *Има колку да сакаш, и храна им даваме, и вие да ни побарате ќе ви дадеме*. Потоа ни дадоа заповед за да ги отпразниме џеповите и нè ослободија. И бугарската војска си замина без да направи штета во селото. Истата работа ја направиле и во село Пустец.

Карактеристично беше што германската војска, оние работи што не можеа да ги земат со себе ги растураа, оставајќи пустош зад себе, што не беше случај со италијанската војска, која каде и да поминеше не оштетуваа ништо.

19

## ГОРНА ГОРИЦА

Населението од ова село било најбогато во Мала Преспа, па така, сите девојки сакале да се омажат во Горна Горица. Како придобивка од добрите услови што давала Горичката Планина, овде се развило сточарството, особено ситниот добиток како овци и кози. Имало фамилии кои поседувале и по 1000 грла добиток како Велјановци, Косталарите, Бандиловци, Гелевци, Краловци и др. Сите куќи имале свои бачила. Исто така, жителите од ова село биле и добри земјоделци, па ја работеле земјата квалитетно, па така произведувале жито и за продажба, бидејќи имааа доволно ѓубре за поѓубрување на земјата. Налето, од кога ќе се соберело житото, стадата со овци и кози ги пасеа низ нивите за да се поѓубрат. А во други сезони стада ги носеле по пасиштата на Сува Гора и Галичица. Бачилата ги граделе далеку од селото, на месноста Арјата Нива, Арна Коша, Падишта, Шесдрвје, Горноморско, Церско и дури на Пијавода.

Горичени биле и добри ловции бидејќи планината била богата со дивеч. Исто така, биле и добри пчелари, па секоја куќа имала кошариња со пчели. Во Горна Горица бил развиен и фолклорот, па немало куќа без гајда. Носијата на жените од ова село била ресенска ципа, а на машките била долга платнена кошула, до над колена и елек со вишна или црвена боја. Постарите луѓе носеле долга кошула, клашни и ќурдија. Во турско време сите носеле црвени фесови, потоа се носеле капи со стреа од напред, а постарите капи-шути.

Кога Мала Преспа потпаднала под Албанија, на овие простори стапиле на сила беговите, па така, се притвориле некои селани што протестирале, како Јоаким Кацелинов и Никола Сулов од село Туминец, Марко Нечов од Горна Горица, Ламбе Нечов од Долна Горица, Стерјо Калешков од Глобочани, Борис

Грозданов од Шулин, Трпо Велов од Пустец, Лазор Мазенков од Леска и Васил Дандаро од Зрноско.

Па така, под присила, селата решиле да им плаќаат данок на беговите, освен горногоричени, кои останале доследни на зборот.

Бидејќи бегот се прикажувал како сопственик на Горичко Поле, горичени пратиле комисија во Стамбол за да се провери сопственоста на Малик Каплан Фрашери. Во комисијата бил Марко Нелов, Јоше Бандилов, Павле Стевов, Пандо Горичанецот и Ламбе Нечов. Тие скитајќи по Стамбол, цел месец низ архивите не можеле да дојдат до некаков документ бидејќи турските чиновници им барале мито. Па така, пратиле еден преставник да појде во селото и да собере пари за да се добие документот за сопственост. Селаните собрале пари и го вратиле претставникот во Стамбол каде што успеале да дојдат до некаков документ. Кога селаните разбрале за оваа работа, уште повеќе се револтирале и ги избркале каиите и им ги срушиле кулите. Кога видел бегот што се случува, се здивил уште повеќе, па така, еден мартовски ден, тој со една чета џандари ја нападна Горица. Горичени пружиле голем отпор, но кога виделе дека не се борат против бегот, туку и против албанската држава, го напуштиле селото оставајќи ги своите домови и старите огништа на нивните предци. Тие се сместиле долу, блиску до патот, под ведро небо. По малку време, мало и големо, решиле да одат пешки до градот Корча, па демонстрирале низ улиците на Корча барајќи си го правото. И по три дена демонстрирање никој од властите не ги примил да ги сослуша нивните маки. Властите од Корча се направиле глуви и ќори. Па така, кога виделе Горичени дека отпорот не дал резултат, решиле да побараат азил и се обратиле до Бугарската амбасада во Албанија, па тие им одговориле дека немале договор со Албанија за размена на население, па така тие се обратиле до Југословенската абасада и побарале да преминат во Југославија. Па така, еден ден, сите, мало и големо, ја преминале границата кај месноста Саботина со насолзени очи и со тага во срцата за нивните стари огништа. Од граничниот премин до Ресен отишле пеш и наседнале низ улиците на Ресен. Не може да се заборави големата хуманост што ја покажале ресенчани. Кога ги виделе тие несреќници голи и боси, гладни и располегнати по

улиците, сите се впуштиле да им носат храна, облека и покрив. По неколку дена престој во Ресен, горичени се однесени во Косовска Митровица. Патувањето било во ноќта, па така, кога виделе утрината каде се нашле, бидејќи сите жители биле со кечиња на главите, почнале да се бунат, велејќи дека од една Албанија дојдовме во друга Албанија. Маките на горичени завршиле со распоредувањето низ територијата на Македонија, по отпорот што го направиле во Косовска Митровица. Денес нивните поколенија се наоѓаат низ цела Македонија. За овој настан пишува и гориченецот во книгата "Последното биење на Горичката камбана", исто така, од овој настан е поттикнат и писателот Стерјо Спасе за издавањето на неговото дело "Отпорот на горичени".

Еве ја песната што ја компонираше Толе Вурмов од село Туминец, песна која се пее и денес во Мала Преспа.

*Од оздола табор иде*
*со војници и цандари*
*и со ними доктор бато*
*доктор бато Малик Фрашер*
*заптисале планината*
*планината и полето*
*и селото Горица*
*и догледал Марко Нелов*
*Марко Нелов капедано*
*абер даде на селото*
*а бре село бре селани*
*чаре за нас да се прави*
*да водиме силна борба*
*силна борба со душмани*
*сите ќе погубиме*
*и Горица не ја даваме*

Горица била со околу 100 куќи и 1000 жители, а по протерувањето на горичени сѐ останало пусто. Во селото, планината и нивите не се слушало блеењето на големите стада. Згаснал ѕвонот на ѕвонците и жолтазите по долините и ридовите, згаснале свирките на гајдите на овчарите. Само некаде далеку во планината се

слушало пеењето на дивиот петел и виењето на некое избркано куче, кое уште го чекало својот стопан да му дојде во трлото. Згаснале песните и ората, вревата на малите деца. По оџаците на куќите се слушала кукавицата и грозната песна на улајката.

По три години бегот донесол во Горица неколку Албанци, муслимани од Ѕвезда, Полени Шенѓерѓ. Тие биле со потекло од селото Винени, Долна Преспа, кои биле избркани од Грците како просфиги. Арно ама, тие биле "помајстори" од бегот и не му плаќале ништо. Ги опљачкале и ги растуриле куќите, земајќи врати, прозорци, греди и др. Кога видел бегот што се случува и нив ги избрка. Видел бегот дека немал ќар, бидејќи немало кој да му ги работи полињата, тој почнал да ја продава планината и пасиштата. Планината им ја продал на трговци од Корча да ја сечат и да горат ќумур. Ќумурот се носел во селото на скелето (станицата). Како скеле била куќата на Јошета Бандилов. Од скелето, ќумурот се носел во Корча со камион. За првпат, во селото донесол камион Павле Лазо (Шукрија) од село Шулин. На скелето служеле Васил Пришев и Сотир Журков од село Пустец.

А пасиштата им ги продавал на Власите. Секое лето, на пасиштата во Горица иделе околу 10 000 грла овци и 40 семејства. Тие живееле номадски живот. Во зимата живееле во Делвина - Саранда, а во летото иделе во Горица. Колибите ги граделе во Церско, блиску до пусот. Секогаш во лето доаѓаше бегот со камионот од ќумурот, а до Церско го носеа Власите, качени на маска. Под некоја висока и широка бука, Власите ќе напостелеа веленца и ќе наредеа печени јагнињa, сирење, кашкавал и др. На чело ќе седнеше бегот, а околу него ќе седнеа главатарите на семејствата. Власите пиеја ракија, а бегот само бира (пиво), што ја ладеа во пусот во вреќа врзана со јаже. Многупати и јас бев поканет на овие гозби од Власите, бидејќи бев учител и им ги учев нивните деца (1934 -1943). Откога ќе се наручаше, бегот ќе извадеше од дисагите (две врзани кожени торби) една жолто-црвена шамија и ќе ја постелеше пред себе. Главатарите на семејствата ќе ги извадеа ќесињата со златници и, по ред, ќе му ги изброеја над шамијата каде што се формираше голем куп златници. Бегот ќе ја врзеше шамијата и ќе ја ставеше во дисагите и ќе си заминеше придружен од каите вооружени со пушки.

Кога виде бегот дека не може да ќари од албанските муслимани, тој направи повик да се насели селото  од селани на Мала Преспа, па така, се населиле селани од село Шулин како Гроздановци, Веловци, Бајрамовци (Ристовци), Нечовци, Костовци и др. кои и ден-денес живеат во Горица.

Еве неколку песни што се пееле во село Горица.

*Барабано бие во село Горица*
*во горната мала при Ристета Гелев*
*и тој пусти Ристе ојди појди Корча*
*со сивото коњче маста а продава*
*адвокат да фати Ѓурѓа да одкупи*
*Војо сургун да оди Ѓурѓа да врати.*

Или

*Стани ми стани Стамено моме*
*на оро да одиш оро да заводиш*
*не можа мајко на оро да ода*
*на оро да од оро да завода*
*моето либе на војна ми појде*
*на војна ми појде назад не ми дојде*
*абер не си земам на порте си седам*
*на порте си седам само си го чекам*
*дома да ми дојде на оро да си ојме.*

Или

*Бегај бегај моме Стојне*
*бегај да бегаме*
*да бегаме моме Стојне*
*наше село*
*наше село моме Стојне веселидо*
*од три страни моме Стојне*
*сонце грее*
*четврта страна месечина*
*два пати се моме Стојне*
*жетва жнее*

*три пати се моме Стојне*
*грозје бере*
*не сум мома Кара Ѓорѓи*
*за бегање*
*тук сум мома Кара Ѓорѓи*
*за стоење*
*имам платно Кара Ѓорѓи*
*за белење*
*остави моме Стојне*
*на мајка ти*
*ем да беле моме Стојне*
*ем да плаче*
*ајде моме Стојне*
*ајде да бегаме*
*не сум мома Кара Ѓорѓи*
*за бегање*
*тук сум мома Кара Ѓорѓи*
*за стоење*
*имам везки Кара Ѓорѓи*
*за везање*
*остави ги моме Стојне*
*на сестра ти*
*ем да вежи моме Стојне*
*ем да плачи.*

Или

*Пилето ми пее рано сабајлето*
*та ми го будило младото невефче*
*стани ми стани ој младо невефче*
*стани ми стани коња да спремаш*
*коња да спремаш мене да испратиш*
*мене да испратиш чужда чуждина*
*рачај порачај ојмладо невефче*
*што јас да ти пратам*
*дали пари сакаш дали писмо сакаш*
*дали мене сакаш дома да ти дојдам*
*нито пари сакам нито писмо сакам*

*само тебе сакам дома да ми дојдеш*
*париште се трошат писмото се кине*
*а љубовта верна трае до гроба.*

Или

*Дафино вино црвено*
*Дарфино фидан в градина*
*Дафино горски гороцвет*
*Дафино китка босилок*
*не оди рано на вода*
*водата ми е далеко*
*далеко преку планината*
*там има многу ергени*
*ергени ќе те пограбат*
*далеку ќе те однесат*
*далеко зад Шарпланина*
*да не можиш дома да дојдиш*
*мајка ти да си ја видиш*
*татка ти да го посетиш*
*сестра ти да целуваш браќа ти да израдуваш.*

Или

*Чекај ме Веро либе чекај ме*
*сношти сум дошол од војска*
*вечер ќе дојдам на гости*
*облечи Веро бела промена*
*накити Веро китка босилок*
*постели Веро рамна постела*
*наточи Веро вино црвено*
*натури Веро лута ракија*
*ставај ми Веро мезе на софра*
*запали Веро бела борина*
*да не ти влезам Веро темница*
*да не ти скинам Веро гердано*
*гердано Веро со амајлија*
*да не ти сметкам Веро косата*



*косата Веро како клаподан*
*да не ти измрсам Веро лицето*
*лицето Веро бело црвено*
*да не ти стапам Веро чевлите*
*чевлите Веро лустрафонлии.*

Од село Горица, не пребегаа со останатите само фамилите на Јошета Бандилов и Пандо Горишенецо. Јоше Бандилов се пресели во село Туминец, а Пандо Горичанецот во село Глобочани каде што се смести во една кошара, која му ја отстапи татко ми. Во оваа кошара живеше до 1943 година, кога селото го изгореа италијанските фашисти.

Денес село Горна Горица е подновено со нови куќи и има околу 125 фамилии со околу 700 жители. Селото е населено со селани од село Шулин и од таа причина тука се слави Свети Никола и Ѓурѓовден. Црквата што е изградена од пребеганите горичени го носи името на светецот Свети Димитрија. Горногоричени се добри сточари и добри земјоделци. Повеќето од населението денес се занимава со мал бизнис во Р Македонија и со мајсторлак. Исто така, тие се и добри пчелари, како што се Нестор и Киро Китани, кои се мајстори за наоѓање улишта низ планина.

Во време на задругата, повеќе од горногоричени беа вработени во државното претпријатие за огрев, па сечеле и транспортирале дрва. Во ова време тука биле изградени и мали хотели и ресторани за работниците, но денес од нив постојат само урушевините.

20

## ТУМИНЕЦ

Село Туминец е второ по ред според број на жители во Мала Преспа. Селото е населено со околу 180 фамилии и со над 800 жители. Според некој историски податоци селото постоело од многу постаро време. Ова село се нарекува со две имиња - Туминец и Безмишт. Според кажувањата од постари луѓе, името Туминец е според тоа што тука се минувало, на една страна е езерото, а на другата е планината. Името Безмишт се употребува само од албанското население. За ова име се раскажува верзија: Некогаш некојси бег, во ова село развил големи стада со ситен добиток и продавал голема количина месо, кое се нарекувало миш-беу или беу-миш што во превод значи беговско месо. И оттогаш останало името на селото Безмишт. И денес, тумичкото месо е најбарано во Мала Преспа бидејќи е повкусно за јадење.

Најстари семејства во село Туминец се Вурмовци (Поповци и Милевци). Мишевци, Келепуровци, Кацелиновци, Суловци и др. Жителите се занимавале со земјоделие, сточарство и риболов. Големи сточари биле Мишевци, Поповци и Вурмовци. Во Туминец биле три краишта за ловење риби: Старо Село, манастирот Св. Марена и Глобоко. Секое место за ловење си имало свое име. Еве некои од нив: Малодолје, Западо Сулов, Скалето макилје, Богојца, Старо писмо, Јаворчето, Плевна, Слива, Пчела, Јамјето, Добруш, Црквина и др.

Туминец секогаш бил во сопственост на беговите. Туминец има добро поле со благородна земја, каде што се произведуваат сите земјоделски култури, а особено гравот. Некојси доктор кога јадел грав од тумичкото поле рекол: Да имам грав тумички, не ми е потребно месо.

Во село Туминец фолклорот бил развиен од постаро време. Од ова село се излезени и повеќето свирачи што свиреле по свадбите на Мала Преспа како Ефтим Ставрев, Живко

Вурмов, Живко Ставрев, Пандо Вурмов, Никола Папа и др. Тука имало и добри играорци како Јордан Кацелинов, Периклија Келепуров, Ванко Вурмов и др. Во ова село секоја вечер се правеле игранки, на кои присуствувале млади и стари.

Денес Туминец е подновено, изградени се нови куќи. Жителите се занимаваат со мал бизнис низ Македонија и со мајсторлак. Во Туминец се најдобрите мајстори за ѕидање со камен.

Жителите од ова село се сите мештани, а има мал број преселени од селото на други места.

Во ова село постојат неколку цркви. Црквата Свети Никола, која била разрушена во времето на комунизмот и повторно изградена од самите селани и црквата Свети Димитрија, кои се во селото. Манастирот Света Марена е оддалечен од самото село, а три цркви, една над друга, се наоѓаат во месноста Глобоко. Во Туминец се слави Свети Никола зимски и летен.

## 21

## ДОЛНА ГОРИЦА

По истерувањето на горичени од Малик-бег, земјата, заедно со селото Долна Горица, им ја продал на туѓари од Корча, на браќата Ванго и Тома Туртули. Откога станале сопственици на земјата, овие браќа побарале чифчии од село Глобочани за да им ја работат земјата. Отишле семејствата на Васил Донев, Ламбе Шумкаров, Наум Дума, Гоче Калешков и Сотир Танев. Производите што ги произведувале ги делеле со туѓарите на половина. Земјата добро ја обработувале, па им останувало нешто и за продажба. Долна Горица денес има околу 90 куќи и над 500 жители. Повеќето од жителите се преселени од село Глобочани, има и жители од село Шулин и некое семејство од село Туминец. Жителите од селото се занимаваат со земјоделие, сточарство и риболов.

Во село Долна Горица се наоѓа и осумгодишно училиште, во кое учат децата од четирите села, Глобочани, Долна Горица, Туминец и Горна Горица.

Селото Долна Горица е најубавото село во Мала Преспа бидејќи неговата местоположба е на прекрасен полуостров. И во ова село црквата била разрушена во времето на комунистичкиот режим. Иста и на исто место се изгради од самите селани и го носи името на светецот Св. Ѓорѓија. Во Долна Горица се слави св. Никола, Ѓурѓовден, Митровден и Благовештение.

22

## ГЛОБОЧАНИ

Село Глобочани е едно од најстарите села во Мала Преспа. Тоа го покажуваат и гробниците што се откриени во ова село, каде што се најдени бронзени накити. Исто така, црквата што се наоѓа во селото е од постаро време бидејќи таа е покриена со ќемер во форма на мост, а не со дрва. Оваа црква е и двапати зографирана. Во времето на комунистичкиот режим, кога повеќето цркви се разрушија, оваа црква се зачува од државата како спомен на културата бидејќи била многу стара. Црниците кои се наоѓаат во дворот на оваа црква се од многу стари времиња. Татко ми Пандо, ми кажуваше дека дедо му Тушкар му велел за црниците дека така ги нашол и така ги оставил, исто така, и дедо ми Танче и татко ми мој, па еве и јас што сум 85 години, така ги најдов црниците и така ќе ги оставам. Црквата го носи името Благовештение, а и црквата што се наоѓа во пештерата Црнапеш е од постаро време. Глобочани отсекогаш било мало село. Имало стигнато да биде и со 6 куќи, бидејќи многу семејства се преселувани поради слабата и ограничена работлива земја. Многу семејства со потекло од Глобочани има во село Подмочани, како војводата Јоше Глобочки, Трајко Китанчев и др., а исто така, многу семејства во село ’Рби, Леринско се од село Глобочани. Над 80 семејства од село Глобочани се имаат преселено во Војводина. Цела Долна Горица е од селани од Глобочани.

Во 1947 година, селото кое броело 70 куќи, останало со 16 куќи бидејќи повеќето се преселија во тогашна Југославија, во делот на Војводина. Многу жители од Глобочани има и низ градовите на Албанија како Тирана, Корча, Поградец и др.

Жителите од Глобочани се имаат занимавано со сточарство и со риболов. Големи сточари биле Малевци, Доневци, Ничовци, Таневци, Калешковци и др. Во Глобочани имало и добри мајстори кои работеле во Анадол - Турција. Како познати мајстори биле Ефтим Зизоф, Лазар и Сотир Калешков и др.

Глобочани е и родно село на нашиот голем писател Стерјо Спасе. Во ова село е поттикнат да напише некои од најпознатите негови дела.

Во Глобочани моментално живеат околу 70 семејства и 400 жители. И во последно време многу семејства од ова село (околу 30 семејства) се преселени во Р Македонија. Жителите од ова село се занимаваат со риболов и малку со земјоделие.

23

## ШУЛИН

Поради малата површина на обработлива земја што се наоѓа во ова село, од постари времиња шулинци се имаат преселувано на други места и во други села. Селаните од Горна Горица се од село Шулин, а исто така, се имаат преселено и во селото Долна Горица. Во Росоман има околу 50 семејства шулинци. Исто така, шулинци има во Леринско и во Војводина.

Се претпоставува дека некогаш името на ова село било Сувин. Шулин го крстиле беговите, а и на сите жители од Мала Преспа денес Албанците ни викаат шулиња, како име за потценување и навредување. Шуле значи прост неделкан човек, глупак.

За името на ова село, ќе кажам еден случај. Во 1941 година, заедно со еден мој селанец бевме на пазар во Лерин. До нас се приближи еден стар човек и нѐ праша од каде сме. Ние му рековме дека сме од село Глобочани. А колку е далеко село Сувин од вашето село, нѐ праша старецот. Ние му одговоривме дека во Мала Преспа нема село Сувин, туку село Шулин. Па тоа е Сувин, ни рече, и почна да ни кажува за карактеристиките на селото Шулин, дека нема обработлива земја, дека селото е сместено на камен, дека нема вода и се носи од езерото и така натаму. Старецот ни кажа дека биле преселени ко фамилија од село Шулин во Лерин пред многу години.

Жителите од ова село се имаат занимавано со сточарство и секоја куќа имала свое бачило. Најголеми сточари биле Печовци, Веловци, Гроздановци и др. Тие биле и добри кирации и шетале по пазарите на Ресен, Охрид, Битола, Лерин, Солун, Корча, Елбасан и др. Како најстари семејства во Шулин се Печовци, Костовци, Нечовци, Гроздановци, Веловци и др. Шулинци го использувале и гурбетот (печалбарството), многу од нив биле во Америка, Канада, Аргентина и др. Тие биле и добри

мајстори за горење ќумур. Сета машка снага одела на ќумур по градовите низ Албанија.

Шулинци од секогаш го купувале лебот бидејќи немаа земја за обработка, само неколку нивчиња низ планината. Ова село нема крај за ловење риби, па отсекогаш ловеле илегално во Пувченскиот крај.

Денес Шулин има околу 100 семејства и околу 500 жители. Селото е уредено со нови и убави куќи, со добри и зелени дворови, иако водата ја носат од езерото. Шулинци се едни од најтрудољубивите луѓе во Мала Преспа.

Денес жителите од ова село се занимаваат со сточарство за домашни потреби, со мал бизнис и со мајсторлак низ Македонија и Грција.

Во Шулин постојат две цркви, Св. Ѓорѓија што е во самото село и Св. Никола што е сместена во Шулинска Ледина. Шулинци го служат св. Никола и Ѓурѓовден.

24

## ПУСТЕЦ

Село Пустец е најголемото село во Мала Преспа и е центарот на оваа околија. Селото е населено со околу 200 семејства и со околу 1000 жители. За потеклото на името на селото раскажав погоре, па ќе повторам. Според некои податоци, ова село во стари времиња било нападнато од диво племе и било опустошено, па сѐ изгледало пусто. Така, местото се крстило Пустец.

Ова село има благородна земја и поголема површина, па така, пувчани биле добри земјоделци, кои произведувале за нивните потреби и за продажба. Сточарството во ова село не било многу развиено, бидејќи нема добра и широка планина. Риболовот бил доста развиен, па така имало три краишта за ловење: Старо Село, Накол и Макарија. Пувчани биле и се добри ловџии за риби. Еве некои места каде што се ловело голема количина риба: Арачара, Змија, Радостина, Макарија, Малипесок, Накол, Гумното, Лка, Велјастена, Старосело и др.

Пувчани биле и добри мајстори. Тие граделе куќи во Мала Преспа и во корчанските села како Ѕвезда, Голобрдо, Мачуриште, Полени, Смблак, Подгорија и др. Како добри мајстори биле Митре Агов, Стојан Пшкалов, Стерјо Јонов, Танче Волкајнчин и др.

Во Пустец бил развиен и фолклорот, а добри играорци и песнопјеци биле Борис Малев, Никола Агов, Киро Наумов, Леко и Филип Пашкалов, Васил и Петре Пришев и др. Во Пустец има и доста шулинци, сите што го слават св. Никола и Ѓурѓовден се од село Шулин.

Во Пустец постојат три цркви, Св. Архангел што се наоѓа во селото, Св. Андонија што се наоѓа во Старосело и Св. Петар што се наоѓа во островот Мали Град. Ова село го служи Танасовден летен и зимски, Архангел, св. Никола и Ѓурѓовден.

Во постаро време, ова село било со 30 куќи, а и повеќето од нив биле сместени по падините на Гапче, само Јоној, Мијој и Агој биле од другата страна на патот накај работната земја. Порано не се граделе куќи во работната земја, но кога се основаа задругите луѓето изгубија волја за работа и почнаа масовно да градат куќи во работната земја.

Како најстари семејства во Пустец се Коламој, Волкајнчини, Журкој, Поповци, Агој, Пшкалој и др.

Село Пустец денес е центар на Мала Преспа, тука е и седиштето на Комуната (општината). Тука е и гимназијата, каде што учат сите деца од Мала Преспа.

Денес жителите од ова село се занимаваат со земјоделие, сточарство, со мајсторлак и аргатлак низ Македонија и Грција.

25

## ЛЕСКА

Село Леска било најмалото село во Мала Преспа бидејќи жителите од ова село се преселувани поради малата површина на обработлива земја. Селото порано било сместено над големата чешма каде што е останата само црквата Св. Василиј. Тука биле останати 5-6 куќи како Мазенковци, Трајковци, Казларовци и др. Село Леска има малку обработлива земја и малку планина, а ова село е единствено во Мала Преспа што користи изворска вода. Во селото се слави Василовден и св. Петка.

Селото го добило името од некое високо лесково дрво, кое било на местото каде што е сместено селото денес.

Во 1930 година, неколку семејства од село Пустец го купиле чифлигот на село Леска од бегот, па така жителите од ова село останале без парче работна земја и многу се осиромашиле и се принудиле да аргатуваат низ селата на корчанската околија за да преживеат.

Низ селото Леска некогаш минувал и епирскиот пат. Тој почнувал од Јанина низ Корча и продолжувал низ Девол правец во Костур. Кај местото каде што денес е сместено селото Смблак, овој пат се делел на две гранки. Едната гранка одела низ Девол во правец Костур, а другата гранка земала правец кон селото Ѕвезда, па нагоре кон месноста Префтис и продолжувала низ Мала Преспа.

За месноста Префтис има неколку историски податоци: Зборот Превтис покажува привлез во ѕид(стис). На ова место некогаш постоело граничен премин. Ова го потврдуваат и урнатите ѕидови во должина околу 100 метри што постојат околу двете страни на патот. Не се знае во кое време бил овој граничен премин, на кој владетел му припаѓал и кои држави ги поврзувал. Месноста Префтис денес повеќе се нарекува Ќафа Ѕвезда.

Од Префтиз, овој пат продолжувал низ село Леска до месноста Мочкало, Шулинско. Овој пат постоеше до овде, до 1965 година, и бил ист како што бил изграден. Кога се изгради новиот пат, џадето, овој пат служеше за пресека, но кога се формираа задругите и овој пат се сруши и се претвори во работна земја. Од Мочкало патот продолжувал нагоре до месноста Бигла Шулинска, па слегувал надолу во месноста Девојка Глобочка. Потоа оди нагоре кон горичка Бигла, па до месноста Катејца Глобочка, каде што уште постои и се гледа патот послан со калдрма. Од Катејца продолжува низ месноста Завер и Маливер, каде што уште постои и низ горичкото поле стигнува до месноста Саботина. Од Саботина патот одел надолу кон село Стење и продолжувал некаде низ ресенското поле, меѓу Ресен и село Јанковец. Овој пат бил римскиот пат што се викал Виа Егнатија.

И село Леска денес има околу 40 семејства и околу 300 жители. Жителите се занимаваат со земјоделие, сточарство и со мал бизнис. Повеќето од машката снага работат како мајстори и аргати низ Македонија и Грција.

И ова село е подновено со нови куќи, и патот што минува низ селото е асфалтиран во последно време.

26

## ЗРНОСКО

Село Зрноско некогаш имало само 6 куќи и 70 жители и било сместено на месноста Ралник каде што денес се наоѓа црквата Св. Никола. Не се знае точно зошто е преселено селото. Се претпоставува дека е од надоаѓањето на нивото на езерото. Во ова село, во 1010 година живеел и Самуиловиот војсководец Ивец.

Зрноско има добро поле и широка планина. Од постари времиња жителите од ова село се имаат занимавано со земјоделие, сточарство и риболов. Имало една група крајџи. Главните места каде што ловеле риби биле: Водајцата, Изворките, Волкановиот Завој, Малото Нивче, Голобица, Големанива, Голема Пештера, Спирова Пешта, Цветкова Пештера, Марица, Големио Рид, Урвалиште, Ваковчината, Богојца, Црквата, Трестенико и Шпиртница. Жителите на ова село добро ја работеле земјата, сеејќи ја со сите видови жита. Исто така, имале и големи стада со ситен добиток. Како попрочуени сточари биле Аргирој, Волканој, Бојчеј, Тодорој и др.

Како постари семејства во ова село се Аргирој, Волканој, Бојчеј, Нечој, Тодорој, Думој, Коруној, Секулој, Василој, Крстинчини и др. Ова село отсекогаш има бидено беговско.

Зрноско денес има околу 100 куќи и 500 жители. Жителите се занимаваат со земјоделие, сточарство и риболов. Повеќето од машките жители работат како аргати во Грција.

Во Зрноско се наоѓаат три цркви: Св. Никола во месноста Ралник, Св. Ѓорѓија што се наоѓа во самото село и Св. Архангел што се наоѓа на месноста блиску Трестеник и што е сместена во пештера.

## 27

## ЦЕРЈЕ

Село Церје оди кон потполно уништување. Сите семејства од ова село се преселени низ Македонија, Грција и низ другите села на Мала Преспа. Во селото се останати само неколку стари луѓе

Местото каде што е сместено селото некогаш било празно и пусто. За првпат закачил кол во ова село некојси Стојан од село Дробитишта, кое било на брегот на Малото Езеро. Татко му на Стојана, Стерјо, го купил местото од бегот со многу злато. По некое време селото пораснало со 6 куќи. Во 1990 година, селото имаше 80 куќи и 400 жители. Жителите од ова село се занимавале со сточарство и помалку со земјоделие. Тие станале богати од гледањето на големи стада со ситен добиток. Како големи сточари биле Гочеј, Василој, Трпој, Танасој идр.
Во ова село се наоѓа црквата Св. Богородица и жителите ја слават Богородица и св. Петка.

28

## ОДНОСИТЕ ПОМЕЃУ МАЛОПРЕСПАНСКИОТ И АЛБАНСКИОТ НАРОД

Односите меѓу двата народа, Албанскиот и Македонскиот од Мала Преспа до некаде биле во добра хармонија. Немало некои недоразбирања. Жителите од Мала Преспа слободно се движеле низ градовите на Албанија, а македонскиот јазик слободно се зборувал. На сите големи манифестации, верски празници, свадби, се пееле македонски песни и се правеле македонски обичаи.

Многупати и на самите албански чиновници, полјаци, командири и др. им било задоволство да ги слушаат македонските песни, па некои од нив со задоволство го учеле македонскиот јазик.

Во Мала Преспа немало убиство или кражба од Албанци врз Македонци од Мала Преспа.

На сите жители од Мала Преспа им се призна идентитетот од тогашните власти, па така, на личните карти што ги поседуваме, националноста ни е македонска. Исто така, ни се дозволи да се школуваме на мајчин јазик до четврто одделение. На нашите деца им се дозволи да се школуваат по факултетите низ Албанија, но не по желба на ученикот да одбере факултет. На нашите деца им се дозволуваше да учат претежно по земјоделски насоки.

Многу семејства од Мала Преспа склучија и големи пријателства со албански семејства. Меѓутоа, едно е јасно како бел ден. Албанските граѓани нè гледале како народ од втор ред, особено жителите на градот Корча. Тие нè потценувале и нè навредувале со зборот шуле, кој го употребуваат и ден-денес. Повеќето од пријателствата што се склучувале биле од лична корист. Албанците нè користеле до максимум. Многу од нашите жители, на таканаречените пријатели во градот Корча им носеле месо, сирење, маст, грав, риба и други производи за да го докажат пријателството, а од нив не добивале ниту фала, па дури и не ги прибирале ни да влезат во нивните куќи.

Ретко се случувало, Албанка да се мажи за Македонец од Преспа. И ако имало такви бракови, тоа ќе било од различни причини. Нашите деца, во повеќето случаи се мажеле за заостанати Албанки или за Ѓупки, а поретки биле вистинските браков, кои биле на здрави нозе.

Во последно време, има многу склучени бракови на македонски деца со албански, бидејќи повеќето девојки од Мала Преспа се мажат во Македонија, и тие се принудени на вакви потези. Вакви бракови највеќе има во село Пустец и Туминец.

Гатанки што се употребувале во Мала Преспа:

| | |
|---|---|
| *- Сив сокол в земја лежи* | *Ралнико* |
| *- Висок тодор без коски* | *Чад* |
| *- Висок тодор со коски* | *Синцирот во оџакот* |
| *- Малу јаде многу вика* | *Пушка* |
| *- Шарен петел оро игра* | *Вретено* |
| *- Бела мара само поврата* | *Фурка* |
| *- Улав Трпо само се тркала* | *Сукалото* |
| *-Ширшироко рамно поле* | *Блудо* |
| *- Чукни буцел од земја* | *Марсулите* |
| *- Едно камарче полно со камчиња* | *Устата* |
| *- Црно арапче крај огниште* | *Ѓумчето* |
| *- Варгалесто тркалесто со 5 дупчиња* | *Главата* |
| *- Викнал вол втемен дол* | *Попот во црквата* |
| *- Два орли се бијат бели пени пуштаат* | *Гребените* |
| *- Среде море кикирец* | *Попако* |
| *- Русо теле вјасли лежи* | *Јазикот* |

1. *Многу татко ј Петко без капа*
2. *Си го бараше ко желката клинецо*
3. *Брат брат не рани тешко кој го нема*
4. *Не кревај се на големо ќе паднеш на колено*
5. *Сите муви не носат мед*
6. *Ако фрлиш пред тебе ќе најдеш зад тебе*
7. *Од мака се фаќаш и за змијата*
8. *На давеникот не му е гајле што ќе накисни*
9. *Две раце за една глава*
10. *Трпењето е најголемо јунакство*
11. *Муват а а има на капата*
12. *Фате змија столчија главата*
13. *Крај сувото дрво гори и сурото*
14. *Бегавме од дрвено пропаднавме на камено*
15. *И сонце да станиш не можиш сите да ги стоплиш*
16. *И врбата виса е ама нема плод*
17. *Од трн трендафил*
18. *Прашај паталец а не гаталец*
19. *Бела пара за црни дни*

*20. Пара на рака Мара за рака*
*21. Ако вујко ти е владика ти ќе бидеш поп*
*22. Ако лук јадеш на лук ќе мирисаш*
*23. Вокот влакното го менува уќот не*
*24. Волкот заире не држи*
*25. Ако трн ќе посадиш трње ќе жниеш*
*26. Празна куќа ула домакиница*
*27. Многу караници празни ранци*
*28. Жабата не крчи на суво*
*29. Или црвени елеци или полни ендеци*
*30. Не гладај му ја гуната гледај му ја работата*
*31. Не плуј на горе да не ти падне на тебе*
*32. Лутата рана можи да оздрави а лошата дума не здрави*
*33. Тој е покриен јаглен*
*34. Сакаше да клај клепарици си ги изваде очите*
*35. Поарно сиромав и чесен отколку богат и бесен*
*36. Отидов со брада си дојдов бричен*
*37. Волко магла бара*
*38. Куќата без деца ко небото без ѕвезди*
*39. Нагори ти ќерко дошикај се снаво*
*40. Поарно јајце денес отколку кокошка утре*
*41. Камено повеќе тежи на неговото место*
*42. Почна камено да се тркала тешко да фати место*
*43. Мижи очи да те мама*
*44. Ни даде колку за фатиочи*
*45. Баба мами трап не мами*

*За изготвување на оваа книга придонесоа и:*

ЈОВАН МАЛЕВСКИ, с. Глобочани
МАРА СЕРБИНОВСКА, с. Глобочани
СПИРО МАЛЕВСКИ, с. Глобочани
ЛАМБЕ ВАНГЕЛОВСКИ, с. Пустец
ЖИВКО ВУРМОВ, с. Туминец
ЈОВАН НИКОЛА, с. Долна Горица
ПЕТРЕ КИТАНИ, с. Горна Горица
КИРО ГЛАВЧЕ, с. Церје
СТОЈАН НАСТО, с. Шулин
ИЛО МАЛЕВСКИ, гр. Корча




*Старовремска носија, машка и женска,*
*во Мала Преспа, 1930 г., с. Глабочени*



*Учениците од с. Глабочени со учителот Илиа Лара од Корча*
*убиен од фашистите 1943 г.*



*Фолклорен фестивал Шулин, 1964 г.*
*Глобочката група (Шулинска ледина)*



*Великден, 1936 г., Мала Преспа.*



*Брак во Мала Пресйа, 1939 ї.*



*Великден, 1925 ї., с. Глабочани.*



*Вагање вода на невестата, с. Глабочани, 1940 г.*



*Првите девојчиња во Мала Преспа кој почнаа*
*за прв пат да се школуваат, с. Глабочани, 1933 г.*



*Божиќ, с. Глабочени, 1934 г̄.*



*Водици, с. Глабочени, 1934 г̄.*



*Припадник од Мала Преспа*
*во највишата воена школа*
*на Албанија, 1950 г.*



*Акрангел. Пустец, 1936 г.*



*Младенци од Мала Преспа*
*во италијанската армија, 1940 г.*



*Авторот и учителот Илија Лара*



*Остатоци од патот Виа Егнатиа*
*на месноста Завер*



*Остатоци од патот Виа Егнатиа*
*на месноста Катејка*



*Природната граница меѓу Мала Преспа и Корчанско поле. Остатоци од некогашен граничен појас.*



*Панорама од село Шулин, 2006 г.*



*Панорама од село ПУСТЕЦ, 2006 г.*



*Остатоци од старото село, Леска*



*Месноста Завер каде водите*
*од Преспанското езеро се вливаат*
*во Охридското езеро*



*Остатоци од некогашната граница*
*меѓу мала Преспа и Албанија*

# СОДРЖИНА



**ГУРЕ ПАНДО ДУМА** е роден во 1920 година во село Глобочани, Мала Преспа, Република Албанија. Основно училиште завршил во родното село. Предавањето на наставата првите две години била на грчки јазик, а вторите две години на албански јазик.Ова се случувало бидејќи во тоа време имало размена на територии меѓу Албанија и Грција. Седумгодишно образование завршил во село Пустец. Од финансиски причини, средно образование завршил дури во 1964 во градот Корча, бидејќи потекнувал од сиромашко семејство.

Во 1935 година се вработил како приватен учител, предавајќи им на децата на Влашките фамилии, кои доаѓале во село Горна Горица да го пасат добитокот. Предавањето го вршел на грчки и на албански јазик до 1942 година.

Во 1942 година бил мобилизиран како војник во италијанската армија и служел во Елбасан и Шенгин . Во 1943 година, заедно со свои другари, ја напуштиле армијата и се вратиле во родните огништа.

Во 1948 година се вработил како учител и држел настава во селата Глобочани Туминец и Горна Горица.

Во 1957 година кога се формирале земјоделските задруги, бил назначен како претседател на задругата во село Глобочани се до 1966 година.

Во 1966 година се вработил во трговија како продавач во селска продавница. Од 1980 година е под пензија и живее во Поградец.

Ова е прв негов труд и единствен од ваков вид во подрачјето на Мала Преспа.

Гуре Дума е еден од најдобрите познавачи на историјата и обичаите во Мала Преспа.



ЗАЕДНИЦА НА МАКЕДОНЦИТЕ
во Албанија - Тирана


ISBN 978-9989-724-44-2
9789989724442